ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ — СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
**ИСТОРИСКО-ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ**
**SECTION HISTORICO-PHILOLOGIQUE**

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 13 ТОМЕ




СКОПЈЕ — SKOPJE
1 9 6 2

Адреса: Филозофски факултет, поштенски фах 55, Скопје

Adresse: Faculté de Philosophie, boite postale 55, Skopje, Yugoslavie

ГОДИШЕН ЗБОРНИК

на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје

Историско-филолошки оддел. Книга 13 (1960/61)

Тираж 700 примероци

Печатено во Универзитетската печатница во Скопје

Излезе од печат во месец февруари 1962.

## СОДРЖИНА — TABLE DES MATIERES

*Константин Петров*

# АКВЕДУКТОТ КРАЈ СКОПЈЕ И ПРОБЛЕМОТ НА НЕГОВОТО ДАТИРАЊЕ

Во месец септември 1954 година, во просторот на една воена единица, случајно беа откопани цевки од некаков водовод. Објективни причини оневозможија наодот да се проучи навремено и затоа еден месец подоцна пристапив кон сондирање на теренот, неколку метра подалеку од првата локација.



Сл. 1

Сондата (3×1 м.) со правец север-југ, беше поставена напречно на очекуваната линија на водоводот и во петтиот откопен слој беа расчистени водоводни цевки на длабочина од 98—121 см. (сл. 1)[1]. За овие откопани водоводни цевки може со доста веројатност да се претпостави дека се продолжување на аквeдуктот граден над арки (во текстот натаму само аквeдукт), односно неговата подземна траса кон Скопје. Претпоставката дека се тоа два дела на иста функционална целина[2]) се објаснува со географскиот однос на аквeдуктот и откопаниот водовод[3]), бидејќи водоводот во сондата се наоѓа меѓу аквeдуктот и Скопје.

Во досега објавените трудови по ова прашање беше позната само трасата на водовотот од изворот до аквeдуктот, додека трасата на водоводот до Скопје не беше позната. Ова откопување даде можност да се претпостави и овој дел од трасата, во должина над илјада метри, спојувајќи ја линијата на аквeдуктот и водоводот во сондата. Оваа претпоставка ја овозможија и видливите траги од насипот по кој одел водоводот и правецот на водоводот во сондата, а на крајот и фактот дека и насипот и водоводот во сондата се на нивелациона височина во подножјето на брдото (кота 307). Според овие околности може да се претпостави и трасата на водоводот до Скопје (сл. 2). Неколку систематски сонди по должината на трасата бездруго би ја потврдиле оваа претпоставка.

Откопаните водоводни цевки не претставуваат, разбирливо, сигурен материјал за датирање[4]). Но овој наод беше повод да сè зафатам со решавање на прашањето за датирање на аквeдуктот, што се досега стоеше нерешено, иако аквeдуктот и како градба одамна ги заинтересирал некои постари патеписци.

---

[1]) Над водоводните цевки имаше слој хумус од 83 см. и слој од 15 см. здравица. Ориентацијата на водоводот во сондата беше запад-исток со азимут од 100°. Водоводните цевки беа наполно зачувани како и љуќумот за спојување (смеса од недогасната вар и безир). Димензите на водоводните цевки не беа големи: должина без грло 30 см. а самото грло 4 см.; надворешниот пречник на цевката 23 см., внатрешниот 19—20 см., додека најтесниот пречник во грлото беше 13—14 см. Дебелината на зидот на цевката 3 до 4 см. а на грлото 1 см. Водоводните цевки, изработени на коло, се добро печени, не се зодосани и имаат околу средината по два или три слабо нагласени трохилуси. Глината, од којашто се направени водоводните цевки, нема воздушни шуплини ни песок и е добро измешана. Во глинената маса има понекаде сиво-црни траги.

[2]) Извршеното напоредување на водоводните цевки покажа дека откопаните цевки имаат еднакви димензии и изработка како и извесен број цевки над средишните и јужните арки на аквeдуктот. Извесниот број зодосани, потесни и со инакви спојници водоводни цевки, над северните и некои средишни арки, потекнуваат од некоја мала и доста нова поправка, бидејќи е познато дека до 1913 година во водоводот уште текла вода, а на јужниот крај на аквeдуктот и денес има бетонско корито за чешма.

[3]) Водоводот во сондата се наоѓа околу 200 метра североисточно од тригонометриската точка 307, околу 1000 метра југоисточно од аквeдуктот и нешто повеќе од илјада метра северозападно од Скопје — сè во воздушна линија.

[4]) Водоводни цевки (туби) од глина еднакво како и канали од камен, хидросталeн малтер и оловни цевки, биле употребувани од времето на римските аквeдукти (Plinius, Naturalis historia, XVI, 81) сè до денес. Дури и облиците на цевките одвај да се менуваат. Така, водоводните цевки од римскиот водовод кај Брежице (B. Saria, Die römische Wasserleitung von Neviodunum, Hoffilerov Zbornik, Zagreb, 1940, сл. 7) се блиски по облик со цевките од сондата, како и една од римските цевки најдена крај


1
2
3
4
307
N
СКОПЈЕ
1. АКВЕДУКТ
2. ПРЕТПОСТ. ТРАСА ДО СОНДА
3. СОНДА
4 ПРЕТПОСТ ТРАСА ДО СКОПЈЕ

Сл. 2

Можеби еден од првите такви ќе да е анонимниот Венецијанец, кој патувајќи во придружба на венецијанскиот пратеник во Цариград Антонио Барбариго, имал можност да го види акведуктот и да го опише во еден свој извештај[5]). Занимливо е дека анонимниот Венецијанец како човек од Запад се заинтересирал за ваков објект меѓу толку други евидентно ориентални споменици. Се разбира, како повеќето стари патеписци, Венецијанецот не го опишал акведуктот точно но и не преуголемувал, сметајќи дека акведуктот има само 40 арки, наместо 55 колку што акведуктот навистина има. За проучувањето на акведуктот секако е најважен фактот дека овој извештај од 1566 година е најрана дата на постоењето на акведуктот. Анонимниот опсерватор во својот извештај оставил белешка дека од водоводот доаѓа вода за градските бањи. Значи, во најстарата досега позната забелешка водоводот функционирал за градските бањи, од коишто и денес најголемиот број е зачуван.

Стотина години подоцна за акведуктот има податок кај турскиот патеписец Евли Челеби. Тој во својот „Патепис на Евли Челеби", напишан по патувањата што 1661 и 1670 година ги обавил во европска Турција вели дека „сите води што се распределени во градот по зградите на јавните установи се донесени од реката што тече од качаничкиот град"[6]).

Пред да се мине на други автори потребно е веднаш да се види колку овој податок на Евли Челеби може да се земе за вистинит. Најнапред, навистина, постои малку можност за доведување вода од Лепенец, реката што тече од качаничкиот град, затоа што конфигурацијата и составот на теренот — тесни клисури со камени спили — во горниот тек, не даваат погодности за тоа, барем не толку како благо разбранетото спуштање низ падините на скопска Црна Гора. Исто толку е невозможно да се изведува вода од долниот тек на Лепенец заради неповолната нивелациона разлика, која не овозможува искачување вода до двете повисоки џамии (Мустафа-пашина и Султан-Муратова). Од друга страна Лепенец во долниот тек поминува низ терен со глинен состав и при секој дожд силно се мати, што на патеписецот, кој малку се задржувал, и не морало да му биде познато. Сепак, ако станува збор за овој сегашен акведукт, треба да се приспомни дека на теренот на акведуктот се има

---

Загреб, сега во Градскиот музеј во Загреб. Имав можност да напоредам и водоводни цевки од два рановизантиски лолкалитети во Србија и да се уверам дека и во овој период се употребуваат еднакви по облик цевки, се разбира со мали отстапувања или поинакви димензии. Во текот на април месец 1955 година при едно сондирање во Рженичино крај Скопје, беа откриени водоводни цевки чиј облик беше идентичен со овие од акведуктот а тие водоводни цевки му припаѓаа на водоводот на една турска зграда од XIX век. Разбирливо, сите овие примери не се достатни за тврдење дека обликот на водоводните цевки не се менува, но се достатни за заклучок дека водоводните цевки не можат да бидат материјал којшто би овозможил датирање. Осем цевките и ѓукумот по својот хемиски состав бил познат уште од римските акведукти (Fr. Pellati, Enc. It., I, 384) и во ист таков хемиски состав се употребува и денес при спојување на глинени цевки.

[5]) Извештајот е во Archivio di stato, Relazioni ambasciatori, vol. II, p. 7. Според Љ. Лапе, Одбрани четива за историјата на македонскиот народ, Скопје 1951, стр. 136.

[6]) Evlija Čelebija, Putopis, odlomci o jugoslovenskim zemljama, Svjetlost, Sarajevo 1957, II, стр. 34.

визуелен впечаток дека водоводот доаѓа од качаничката клисура, што поради близината на качаничкиот пат може на патеписец да му се чини и за стварно.

За проучување на аквЕдуктот од значење е патеписниот документ на Англичанецот Е. Brown, современик на Евли Челеби. Е. Brown како политичка личност и современ европски учен пропатувал низ многу земји на Европа и европска Турција и за впечатоците од тие патувања напишал 1673 година книга. Вредно е да се одбележи дека Е. Brown ја печател оваа книга само три години по второто патување на Евли Челеби, а патувал во овие краишта кога и турскиот патеписец, така што се дава можност да бидат срамнети некои впечатоци на овие двајца патеписци. Меѓу другите работи Е Brown пишува за „убавиот аквЕдукт крај Скопје којшто е од камен со околу 200 арки". Новина е дека Е. Brown дал и прва слика на аквЕдуктот од тоа време со натпис: „АквЕдукт близу Скопје" (сл. 3) [7]).



Сл. 3

Како што е чест случај кај оновремените патеписци, така и во овој на Е. Brown има извесни неточности, иако е сигурно дека Е. Brown бездруго имал можност одблизу да го види аквЕдуктот, штом на бакрорезачот W. Scherwin му дал основни податоци за сликата. АквЕдуктот, имено, како што е веќе познато, не е од камен ами од мешан материјал на камен и тули. Е. Brown направил, натаму, уште една грешка тврдејќи дека аквЕдуктот има околу 200 арки. Секако дека кога Е. Brown го посетил аквЕдуктот не ги броел арките и од далеку проценил дека во долгата низа има околу 200.

Од посебен интерес е првата слика на аквЕдуктот што ја објавил Е. Brown. Изгледот на целата котлина е претставен од источната страна. Видно е дека целиот терен е под мочвара, со трева и барски растенија, што се пружала преку целиот простор и отаде аквЕдуктот. Секако дека мочварниот терен бил и еден од причините што хидрофорот на акве-

[7]) E. Brown, Brief account of some Travels in Hungaria, Servia, Bulgaria, Macedonia, Thessaly, Austria, Styria, Carinthia, Carniola, and Friuli, London 1673, p. 48, f. 5.

дуктот бил подигнат на арки. Сега теренот околу аквдуктот ни од далеку не задржува толку многу вода, како што е на првиот план на сликата каде што еден од двајцата турски граѓани лови со јадица риби.

Самиот аквдукт е претставен само со приближна конструкција. Аквдуктот на сликата не само што има презасилено висока supra-structio за хидрофорот, ами е претставен и како праволиниска градба, додека всушност има значително скршнување во правецот. Аквдуктот на бакрорезот е претставен само со 41 арка, значи поблизу до стварната положба, отколку во текстот каде што се споменати околу 200. Ова бездруго се должи на самата техничка околност, затоа што на бакрорезачот би му недостигало простор кога би сакал да претстави еден петпати подолг аквдукт. Постројката е потполно зачувана и не се гледа никакво оштетување, кое, ако би го имало, еден проучувач на старини бездруго би го претставил. Треба да се одбележи дека и покрај извесните неточности значењето на податокот од извештајот на E. Brown не е намалено.

Споменувања за аквдуктот од патеписци има и во XVIII век. Така A. Evans наведува дека 1792 година дубровничкиот амбасадор, што на пат за Цариград поминал низ Скопје, видел ,,во близината на Скопје еден старински аквдукт наполу урнат"[8]). Белешката на овој последен патеписец од XVIII век треба бездруго да се прими со определена резерва затоа што е сосема сигурно проверено дека нема видливи траги на таква замашна поправка на наполу урнат аквдукт. Од друга страна одвај би можело да се претпостави дека во крајот на XVIII век турските власти во Скопје би позволиле да се разурне во толкава мера важниот објект за вода, што била толку потребна не само за нивниот секојдневен начин на живот ами и за обавување на религиозните култови и обичаи, додека во исто време продолжиле да функционираат бањите и авдес чешмите во џамиските дворови.

За да се види колку Турците општо држеле до исправноста на санитарните постројки од сличен карактер, доста ќе биде да се спомне фактот дека уште во вакуф-намата на Мустафа паша од 26. II. 1514 година биле одредени средства за поправање и одржување на каналот за вода од местото Бања[9]). Дали каналот навистина и бил поправан тешко може да се утврди, бидејќи не постојат документи за тоа. Но достатен е фактот

[8]) A. J. Evans, Antiquarian Researches in Ilyricum, Parts III, IV, Archaeologia, vol. XLIX, p. 150, MDCCCLXXXV.

[9]) Вакуф-намата на Мустафа паша ја има објавено во превод Г. Елезовић, Турски споменици, стр. 713—815, СКА, Зборник за источњачку историску и књижевну грађу, књ. I, Београд 1940. Преведениот текст дословно гласи: ,,Исто така споменатиот ктитор — нека би дал вишниот Бог врелата на неговата задужбина да течат! — одредил три аспри на ден за поправање и одржување на каналот од водата што ја довел од местото викано Бања во скопска околина, кога ќе биде нужно да се вршат поправки. А ако во случаи на потреба за неговата поправка одредените пари не бидат достатни, пропишал така да оној кој ќе биде мутевелија од вишокот на приходите на споменатиот вакуф поарчи колку ќе биде достатно за да се изврши потполна темелна поправка така што да не престане да тече водата на водоскотот пред светата џамија и на разните места во Скопје, на многубројните чешми и тие да не се забаталат и не се запустат". Извадок стр. 765.

дека со вакуф-намата биле создадени позитивни услови за одржување на каналот за вода, а до 1925 година работел последниот мутевелија на Мустафа-пашината задужбина[10]).

Според резултатите на досегашните проучувања изгледа дека нема други патеписци од XVIII век што го споменале аквадуктот. Но затоа од втората половина на XIX век наваму на аквадуктот му посветуваат внимание повеќе учени што со научни цели пропатувале низ Македонија.

Меѓу првите од овој период е J. Hahn, кој што 1868 година пишува нешто повеќе за аквадуктот[11]). Но како патеписците претходници и тој прави грешки тврдејќи дека аквадуктот има околу 120 арки.

Седумнаесет години подоцна пишува, 1885 година, истражувачот археолог A. Evans, доста опширно и доста точно за архитектонските карактеристики на аквадуктот[12]). Но точноста на текстот ја намалува осетно со невистинито прикажаниот аквадукт на цртежот. На сл. 93, во неговата статија, A. Evans ја прикажал една од големите арки со остар лак. Ова е несомнена неточност бидејќи е сигурно дека сите сегашни полукружни арки се автентични и ниеден не е замена на една поранешна остра. Од друга страна, пак, и конструктигно е невозможно во една низа на полукружни арки да постоела и една остра арка, бидејќи нејзиното теме поради височината на конструирањето би се најдувало високо над нивото на хидрофорот.

Во последниве децении, поточно 1925 година, на конструкцијата на аквадуктот се осврнува М. Костиќ[13]), но повторувајќи ја познатата неточност за бројот на арките. Тој, имено, тврди дека хидрофорот оди на „преку стотина зидани сводови". Истата 1925 година конструкцијата на аквадуктот ја споменува П. Јовановиќ[14]). 1937 година накусо го споменува аквадуктот Г. Чремошник, објавувајќи и негова фотографија[15]). Но и при ова кусо спомнување Г. Чремошник допуштил неточна локација на аквадуктот „. . .крај патот Скопје—Велес. . .". Истата година објавува фотографија на аквадуктот и Ф. Месеснел, давајќи кус и точен опис на аквадуктот[16]). 1940 година го споменува аквадуктот Г. Елезовиќ[17]), а 1941 година и Н. Вулиќ[18]). Потоа и Ѓ. Бошковиќ го споменува аквадуктот

[10]) Последниот мутевелија бил Хусеин бег Кара аглар, којшто се преселил во Турција 1925 година. Според Г. Елезовиќ. о. с., стр. 653.

[11]) J. G. v. Hahn, Reise von Belgrad nach Salonik, Wien 1868, p. 107.

[12]) A. J. Evans, o. c., p. 149, 150, 151.

[13]) М. Костић, Град Скопље и његов историски значај током векова, Скопље и Јужна Србија, Скопље 1925, стр. 188.

[14]) П. Јовановић, Знаменитости у Скопљу, Скопље и Јужна Србија, Скопље 1925, стр. 198.

[15]) Г. Чремошник, Јужна Србија у античко доба, Јужна Србија, Скопље 1937, 11.

[16]) Ф. Месеснел, Византиски споменици, Споменица Јужне Србије, Скопље 1937, стр. 346.

[17]) Г. Елезовић, Турски споменици, о. с., стр. 163.

[18]) Н. Вулић, Антички споменици наше земље, Споменик САН XCVIII, Београд 1941—1948, стр. 9.

1947 и 1957 година, неточно констатирајќи дека има вкупно 48 арки[19]), а 1958 година за акведуктот пишува и А. Дероко[20]).

Бројноста на патеписците и учените што го спомenале или го опишале акведуктот, со повеќе или помалку успех, е евидентна. Но иако проблемот за староста и датирањето на водоводот ги занимавал поголемиот дел патеписци и проучувачи, коишто почесто ја одредувале староста на водоводот врз основа на надворешниот впечаток и без испитувања, уште не беше одговорено на прашањето колку е стар акведуктот. Мислењата на проучувачите за датирањето се и досега спротивни во толкава мера што се разликуваат за повеќе од еден милениум, бидејќи староста на акведуктот е определувана во римски, византиски и турски период[21]).

За сериозното навлегување во проблемот сметам дека е неопходно разгледувањето на сите мислења за датирањето на акведуктот. Во таа смисла ги расмотрувам најнапред мислењата што го датираат акведуктот во римскиот период.

Едно од таквите мислења го има J. Hahn, којшто смета дека е акведуктот сограден „на римски начин"[22]). J. Hahn не дава прифатливи објаснувања за датирањето на акведуктот во римски период, ниту ги аргументира причините врз кои го опира тврдењето дека е акведуктот граден на римски начин. По се изгледа дека него го импресионира грандиозноста на постројката и според впечатокот им ја припишува на Римјаните.

Ваквото мислење на J. Hahn, според натамошните истражувања. и не зачудува толку бидејќи е резултат на едно дигресионо научно интересирање, притоа поставено пред 90 години, кога можеби и беше можно да се постави непоткрепена хронолошка констатација. Но и многу подоцна, 1941 година, Н. Вулиќ е опфатен од истиот впечаток на римска градба и акведуктот го датира во „римско време"[23]), такуѓере не поткрепувајќи го ваквото свое тврдење. Па и во најсовремените објаснувања можат да се сретнат датирања на акведуктот во римскиот период. Така А. Дероко 1958 година го датира акведуктот во касно римскиот период[24]).

---

[19]) Ђ. Бошковић, Основи средњевековне архитектуре, Београд 1947, стр. 237; Ђ. Бошковић, Архитектура средњег века, Београд 1957, стр. 339, 340.

[20]) А. Дероко, Стари Римљани трошили су много воде, Илустрована политика, Београд 1958, бр. 2.

[21]) Колку е ова прашање неизјаснето може посредно да се заклучи и од следното. Во школските предавања денес се зборува за римски водовод, како што го третираат и повеќе литерати во творби и јавни настапи. Во последно време јавноста е запознаена (Enciklopedija likovnih umjetnosti, Zagreb 1959, 1, Akvedukt, str. 37), дека акведуктот е Јустинијанов водовод или пак наменет за Скупи (еднакво А. Дероко, о. с.). Од друга страна турското население ја наречува постројката „Гермелер", без таквото значење ни од далеку да ја одредува припадноста на постројката или нејзината старост.

[22]) J. G. v. Hanh, о. с., p. 107, „. . . долината е премостена со една низа сводови на римски начин. . .".

[23]) Н. Вулић, о. с., стр. 9, „. . . од римско време. . .".

[24]) А. Дероко, о. с., заклучува „Во иста група (римска К. П.) би можел да се стави, како продолжување на старата римска техника, и византискиот акведукт на стариот Скупи, чиишто останки се држат уште во Скопското поле". Под сликата на скопскиот акведукт стои уште „Останки од акведуктот што го снабдувал со вода Скупи". И натаму за Скупи „Го обновил цар Јустинијан и му дал ново име Јустинијана Прва".

Овие тврдења и претпоставки досега не биле ревидирани и јас сметам дека е задачата на овој труд да ја измери нивната основаност и прифатливост.

Ако би се примила можноста на претпоставеното датирање на акведуктот во римски период, веднаш би требало да се одговори на прашањето на која римска населба би бил наменет акведуктот, заради тоа што е неговата намена во најтесна врска со потребите за вода на една развиена градска населба. Единствена развиена римска населба во близината е Colonia Flavia Aelia Scupi, а бездруго може да се претпостави дека неговите потреби за вода биле еднакво разрастени како и кај други поголеми антични населби, бидејќи тоа го потврдува постоењето на терми кај селото Бардовци[25]). Скупи, значи, имал потреба од водовод за обилна вода — иако не морал да има и акведукт — така што може да се постави и прашањето, во ваквиот однос на околностите. од каде доаѓала водата за тие негови потреби.

За разрешување на ова прашање се зафатив картографски да ги испитам најгоголните околности за снабдување на Скупи со вода. По тој начин утврдив дека сите можности укажуваат на изворите од падините на скопска Црна Гора, што биле оддалечени од римскиот Скупи околу 10 километри. Секаква друга претпоставка за водовод би изискувала комплицирани решења, да се премостат северозападно од Скопје реките Вардар и Лепенец а траги од такви премостувања нема.

Би можело, натаму, да се прими дека меѓу неколкуте други извори водоводот за Скупи да го користел изворот кај селото Бразда, истиот извор на вода на испитуваниот акведукт. Но на претпоставката дека и самиот акведукт можел да биде наменет за Скупи, односно дека е римска постројка, се противставуваат неколку сериозни факти и околности.

Најнапред и самата траса на испитуваниот водовод, до спојот со акведуктот, се оддалечува за повеќе од илјада метра од местото што било единствено погодно за сврзување со периферијата на Скупи.

Натаму, правецот на акведуктот е за 60° оддалечен од правецот што води кон Скупи. Ова скршнување се наголемува во јужната половина на акведуктот на 75° а во насипот што продолжува и за цели 110°, така што акведуктот не можел во никакви околности да се користи за римско Скупи. Ова изменување на правецот на водоводот не може да се сфати како случајно отстапување ами само како факт дека акведуктот не му бил наменет на Скупи, та според тоа не му припаѓал на градот и не може да биде римска градба.

Би требало на ова место да му се даде и право значење на фактот дека во конструкцијата на акведуктот има 23 отвори, за олеснување на зидната маса над столбовите, што се пресведени со остри лакови, какви што не можат да бидат припишани на римска постројка.

На крајот, при ова разгледување, би требало да се постави и прашањето дали би можела да се прифати претпоставката дека акведуктот, како римска постројка, останал единствен зачуван објект по

---

[25]) Ћ. Трухелка, Археолошке белешке из J. Србије, Гласник СНД V, Скопље 1929, стр. 78, 79, 80.

земјотресот од 518 година, кога сите постројки во Скупи биле наполно разурнати. Имајки ја предвид и состојбата на зградите кои се откриени при откопувањето на римските културни слоеви во повеќето други археолошки локалитети во Македонија, би можело да се каже дека акведуктот ако беше римска градба не ќе можеше да се зачува во ваква состојба.

Заради сите овие факти и околности, што се противставуваат на поранешните датирања ,не може да биде прифатена претпоставката дека е акведуктот римска градба.

Другиот дел од проучувачите го определува датирањето на акведуктот во византиски период.

Меѓу првите такви треба да биде споменато мислењето на А. Evans[26]), којштo смета дека е акведуктот византиска градба со турска реконструкција. А. Evans не определува кои се реконструираните делови, така што останува само тврдењето дека е тоа од порано постојно византиско дело. Заради кои причини и со поткрепа на какви историски податоци или архитектонски карактеристики на постројката А. Evans го датира акведуктот во византискиот период останува необјаснето, бидејќи тој не навлегува во натамошни испитувања.

Иако сосема накусо изнесено, може да се смета за определено и мислењето на Г. Чремошник, кој во потписот под фотографијата на водоводот вели „Византиски водовод"[27]). Истата, 1937 година, се изјаснува за хронологијата на акведуктот и Ф. Месеснел[28]), ставајќи натпис под фотографијата на акведуктот „. . .византиски водовод. . .", додека во текстот на стр. 346 вели: „. . .единствен водовод што може да се датира во рановизантиско доба. . ." и „Водоводот е една од ретките зачувани рановизантиски профани градби. . .".

И овие мислења на Г. Чремошник и Ф. Месеснел не се поткрепени со доказин податоци или со детали во градбата, но се досега не биле ревидирани. Затоа е потребно да се разгледа какви се вистинските можности за датирање на акведуктот во византискиот период. И овде како и при ревизијата на мислењата за датирање ви римски период е нужно да се тргне од прашањето на кој рановизантиски или византиски средновековен град би бил наменет водоводот.

Несомнено дека градската населба, односно раносредновековниот град би требал да се претпостави во правецот на водоводот, на местото на денешно Скопје, на левиот брег на Вардар. Меѓутоа, прашањето за рановизантискиот град на местото на денешно Скопје и до денес е останато отворено. Прокопиус како современик на Јустинијан I и хроничар на настаните од тоа време, меѓу другите градби му припишува еден водовод на Јустинијан I [29]), којштo би можел да се однесува на Скопје само тогај кога би се прифатиле хипотезите за Justiniana

---

26) A. Evans, o. c., p. 148.

27) Г. Чремошник, о. с., стр. 11.

28) Ф. Месеснел, о. с., стр. 346.

29) Procopius, De aedificiis, IV, 1, 17, „...ενταῦθα δε καὶ ὀχεῖὀν κεκτηνάμενος..." „. . . и тука водовод направил. . .".

Prima што ги предложуваат A. Evans, Ќ. Трухелка, Р . Груиќ, Н. Вулиќ и А. Дероко[30]). Според претпоставеното прифаќање на ваквите хипотези, споменатиот Јустинијанов водовод би можел да биде сограден по уривањето на Скупи, по 518 година, или по 535 кога е градот посветен со самостојна архиепископија на Justiniana Prima[31]), или најдоцна до 560 година кога е завршена книгата на Прокопиус за градбите. Но хипотезите за Justiniana Prima на местото на Скопје се и до денес останати без подршка од стварни факти, и заради тоа сосема несигурни, така што не можат врз нив да се градат натамошни претпоставки[32]).

До вакви резултати се доаѓа и ако се сака да се даде одговор на прашањето за постоење на градска населба на местото на денешно Скопје, во византискиот развиен среден век. Во последните децении, во рамките на објективните околности му е посветено внимание и на ова прашање, но и покрај сите напори не е констатирано постоењето на една урбанистички развиена градска населба, којашто би користела вода на ваков технички начин по пат на аквемукт. Средновековното Скопје што се споменува во XI век[33]) и подоцна во почетокот на XIV век[34]) е Скопје на денешното Кале. А тоа, како и секоја заштитена тврдина, имало длабок бунар за вода, што и денес е зачуван. Инаку, вака оддалечениот аквемукт и незаштитен од тврдината би бил секогаш најранливиот дел на утврденото Скопје и многупати досега ќе беше урнат во војни, ако беше средновековна византиска градба.

И во мирновременски услови постоењето во ваква состојба на една единствена од ваков карактер византиска градба е недоволно уверливо. Јас веќе имав прилика во трудот „Има ли византиска зграда во Скопје" да го ревидирам тврдењето на Р. Груиќ за зачувана рановизантиска зграда во Скопје, и да констатирам дека станува збор за една невизантиска подоцна зграда. Тогаш подвлеков дека од бројните, од историски извори познати, сакрални згради околу и во Скопје, до наше време не се зачувани никакви траги, ако не се смета неидентифицираната

[30]) A. Evans, o. c., p. 134; Ђ. Трухелка, о. с., стр. 77, 83,; Р. Грујић, Скопска Митрополија, Споменица српско православног саборног храма Свете Богородице, Скопље 1935, стр. 12; Н. Вулић, Географија Јужне Србије у античко доба, Гласник СНД XVIII, Скопље 1938, стр. 9; А. Дероко, о с.

[31]) Б. Гранић, Оснивање архиепископије у граду Justiniana Prima 535 године после Христа, Гласник СНД I, Скопље 1925, стр. 132.

[32]) Дали и кога не би се држело до претпоставките за Justiniana Prima би постоела хипотетична можност водоводот да биде дело на VI век, не утврдил досега ниеден од авторите што обрнале внимание на другите населби со слични имиња на Скупи. Ни Н. Вулиќ (Justiniana Prima, Гласник СНД V, Скопље 1929, стр. 46) што според Прокопиус (De aedificiis, IV, 4, B. 282) го споменува од Јустинијана обновениот Σκοπιὸν, ни Ќ. Трухелка (о. с., стр 78) што според Theophylaktos Simokatta го споменува Σκοπις, разорен од Аварите 596 година, не се во состојба да ги стават во врска овие две имиња со Justiniana Prima, та според тоа хипотетично и со аквемуктот.

[33]) Кај Никифор Вриении (според В. Златарски, История на бълг. държава, II, стр. 145) стои дека во 1072 година Скопје било уривано.

[34]) Ст. Новаковић, Законски споменици српских држава средњег века, Београд 1912. Во повелбата на кралот Стефан Урош II, од 1300 година, на стр. 611, XVIII, се споменува кружната кула на скопската тврдина.

архитектонска пластика од еден средновековен споменик во Скопје. Во светлината на вакавите околности е и сосема неприфатливо во така добра состојба и високо над земја да се зачувал рановизантиски или касновизантиски аквадукт. На крајот би можело да се заклучи дека во касновизантискиот период одвај би можело да се претпостави градење на една важна профана градба далеку надвор од заштитните зидови на цитаделата.

Подробното разгледување на можностите за датирање на аквадуктот во византиско време го сторив од желба прашањето да биде темелно разгледано, иако по тој пат не беа потврдени датирањата на А. Еванс, Г. Чремошник и Ф. Месеснел. Напротив, изложените околности за недокажаното постоење на рановизантиска или касновизантиска урбанизирана населба на местото на Скопје, а уште повеќе присуството на, еднаш веќе споменатите, остри лакови на отворите за олеснување, коишто не можат да бидат примени во византиска градба, се околности и факти доволни да се противставaт на претпоставката дека аквадуктот е рановизантиска или византиска градба.

Проф. Д. Коцо, на кого му благодарам за помошта, ме упати пред неколку години во почетокот на работењето на овој проблем, да ги барам елементите за датирање на аквадуктот во турски период, бидејќи тој го смета аквадуктот за турска градба.

Следејќи ја оваа линија на истражување јас ги редидирав најнапред датирањата во римскиот, а потоа и во византискиот период. Во ваквиот сооднес на околностите, кога аквадуктот не може да се смета за римска, рановизантиска или византиска зграда, преостанува можноста да се испитаат историските податоци и архитектонските карактеирстики на аквадуктот за аргументирано датирање во турски период.

Мал број автори, од оние што покажуваат интерес за аквадуктот, го датираат во турски период. Меѓу нив спаѓа стариот патеписец Евли Челеби, кој во последната реченица од описот што се однесува на аквадуктот вели: „Неа (водата, К. П.) по градот ја води Исабеговиот водовод"[35]). Ова врстување на аквадуктот меѓу турски споменици може секако да биде разбирливо кај еден турски патеписец и токму заради тоа јас се обидов да ја проверам веројатноста на тврдењето на Евли Челеби дека водоводот е Исабегов.

По испитувањето констатирав дека Исабег, којшто живеел во XV век, имал временска можност да го подигне водоводот, затоа што анонимниот Венецијанец веќе го затекнал водоводот 1566 година. Но Исабег изгледа, сепак не го подигнал водоводот бидејќи при ваквата претпоставка треба да се постави важното прашање, зошто во листата на имотите, собено постројките, што ги подигнал Исабег како свои задужбини, а што е содржана во зачуваната вакуф — нама, не е споменат и овој аквадукт, додека се поредени сите постројки што тој ги подигнал

---

[35]) Evlija Čelebija, o. c., стр. 34,

во Скопје и Сараево, па дури и такви мали имоти како дуќани[36]). На вакво прашање би можел да се даде само еден одговор. Исабег не го подигнал аквеудуктот и затоа тој не е ставен во листата на градбите во неговата вакуф — нама. Би можело, натаму, да се претпостави дека наговите современици, или поверојатно неговите потомци, го нарекле водоводот Исабегов во мемориjална цел, како што од дамнина и денес се чини, и од некој таков човек Евли Челеби ја добил оваа невистинска информација. Тоа именување не потрајало долго време и аквeдуктот денес срде турското население не се наречува Исабегов.

Втор од авторите што се определува и за датирање во турскиот период е Ф. Месеснел. Иако Ф. Месеснел во својата статија на три одделни места го става аквеудуктот во византиски период, сепак вели дека обликот на помалите отвори (за олеснување на масата) „...не е еднаков: поголемиот дел е кружен но има и остри, што е последица на честите преправки на водоводот во времето на турското владеење".[37]).

Проверувајќи ја констатацијата и заклучокот на Ф. Месеснел утврдив дека заклучокот не е во потполност прифатлив. А еве зошто. Јас констарирав дека основната концепција на конструирањето на лаковите, и полукружните и острите е еднаква, а еднаков е и материјалот и кај едните и кај другите лакови, односно тули со исти димензии. Осем тоа и при грижливото истражување не може да се уочи некоја видлива линија што би го издвојувала стариот градеж од поправките. Поточно речено, никаде не се разликува дебелината на малтерот, квалитетот, врстата или бојата на каменот или димензиите на тулите[38]). Напротив, овој материјал е еднаков не само кај малите полукружни или остри лакови туку и кај големите арки, кои и по квалитет на работата не се издвојуваат од целата конструкција (сл. 4). Натаму, не изгледа веројатно дека аквеудуктот би се расипувал толку многу за да има 23 остри лакови, односно поправани, а за тоа време да не е поправана ниедна од големите арки.

Но она што најповеќе уверува дека присуството на острите лакови на отворите не е поправка, е нивниот соодност со полукружните. Констатирав, имено, на двапати една неслучајна симетричност во диспозицијата на полукружните и острите отвори во низата меѓу петтата и дванаесеттата арка и петнаесеттата и дваесетивтората арка. Од петтата арка кон север отворите се распоредени на следниов начин: два остри, еден полукружен, пак два остри, еден полукружен и на крајот пак два остри. Симетриско-математичкиот соодност на оваа низа е 2:1:2:1:2.

---

36) Г. Елезовић, Вакуфија Гази Иса Бегове задужбине у Скопљу, Турски споменици у Скопљу, Скопље 1925, Гласник СНД, 1, 2,. Во Вакуф-намата се споменуваат дури и увакуфени ретки и важни книги

37) Ф. Месеснел, о. с. стр. 346.

38) При испитувањето констатирав и извесни сосема мали поправки. Но тие имаат инаков карактер. Тоа се два полукружни лака од отворите, кај кои поправката се огледува во негрижливото редење на тули, што се одразува на неточна сводна линија, а и по дебелиот малтер на едно место. Осем овде, констатирав подоцнежни поправки и на уште 9 отвори, 7 полукружни и 2 остри, кои се зазидани за да им се предвардат луковите од одронување.

Од петнаесеттата арка кон север лаковите на отворите имаат пак симетрична диспозиција: еден полукружен, два остри, два полукружни, два остри и еден полукружен. Односно, симетриско-математички 1:2:2:2:1 (сл. 5). Јас сметам дека ако и Ф. Месеснел можеше да ја уочи оваа симетричност во распоредот на лаковите на отворите, тој и сам можеби



Сл. 4

би се запрашал дали е возможно ваква симетричност да е случајна. Јас сметам дека е сосема неприфатливо да се претпостави дека отворите би се рушеле по определен ред за да бидат при поправката заменувани со остри лакови. Заради тоа може да се претпостави со сигурност дека и едните и другите лакови од отворите се од едно исто градење, а никако од протоген градеж и поправки како што тврди Ф. Месеснел.

Одделно треба да биде одбележено и доста резервираното и алтернативно мислење на Ѓ. Бошковиќ за акведуктот во смисла: „...повеќе може да се каже дека припаѓа на XV век, отколку дека потекнува од византиско време, односно од XII век"[39]).

На крајот, во светлината на сето ова разгледување, кога за целата градба може да се каже дека е една целина, може да се постави прашањето кои се, тогаш, елементите и архитектонските карактеристики на аквредуктот, што можат да го објаснат карактерот и времето на градењето?

[39]) Ђ. Бошковић, Основи. . , стр. 237; Ђ. Бошковић, Архитектура. . ., стр. 340.

Пред се, може со сигурност да се претпостави дека аквадуктот можел да биде наменет за еден турски град бидејќи таков постоел. Тоа било турско Скопје, во кое од XV век има споменици а од XVI век веќе се соградени и поголемиот број амами и џамии, во кои според животните обичаи и религиозните култови изобилно требала да се троши вода. Заради тоа е во овој период сосема оправдано и фунцкионално подигнувањето на еден ваков водовод.




Сл. 5

Натаму, едно од поважните прашања, за можноста на алтернирање на полукружни и остри лакови во иста градба, во случајов како што е алтернирањето на полукружните и острите лакови во отворите за олеснување на аквадуктот, е веќе решено. Имено, во градбите во Турција од XIV и XV век постојат вакви остварени алтернирања, така што е пракса која зафатила стварно место на повеќе турски споменици. Таков споменик е Алаедин џами, од XIV век во Бруса, каде што крај острите арки од тремот постојат и полукружни лакови на прозорците. Таков е случајот и со другата џамија во Бруса, Орхан џами од XIV и XV век, каде што во партерот има прозорци пресведени со остри лакови, а на катот има прозори со полукружни лакови, какви што се и прозорците на куполните тамбури, додека лаковите од арките се остри[40]).

Ист е таков случај и со Хидавендигар џами од XIV век во Бруса, каде што се алтернирани прозорци со полукружни и остри лакови,, еднакво како во Јилдирим џами и Јилдирим медресе, во Бруса од XIV век. За решавањето на ова прашање е од посебен интерес Јилдирим даришифаси, во Бруса од XIV век, каде што во иста низа, по една смислена симетричност, се сменуваат прозорци со полукружни и остри, лакови[41]).

Дека оваа пракса подоцна се пренесува и при градењето на турските споменици во Македонија, особено во Скопје, каде што со иста

---

[40]) S. Çetintaş, Türk mimari anitlari, Istanbul 1946, T. 15, p. 31, T. 3, p. 17.

[41]) S. Çetintaş, Türk mimari anitlari, Istanbul 1952, T. 11, p. 1; T. 33, p. 22; T. 39, 41, 43, 45, 47, p. 31; T. 50, 51, 52, 53, 54, 55, p. 38,

градба се алтернираат полукружни и остри лакови, сведочат неколку споменици.

Во Мустафа-пашината џамија, што е од крајот на XV век, се алтернирани во дванаесетстраниот тамбур на големата купола прозорци со полукружни и остри лакови. Во Даут-пашиниот амам, од XVI век, постојат во внатрешната страна на тамбурот од куполата на големата јужна дворана големи слепи арки со остри лакови а под нив затворени прозорци си полукружни лакови. Во Алаџа-џамија, од првата половина на XV век, постои покрај острите лакови на прозорците и врата пресведена со лак од кружна отсечка, каков што е случакот и со Исабеговата џамија од XV век. Во Султан-Муратовата џамија од XV век, покрај сите остри лакови на прозорците и арките од тремот, постои во тремот и ниша пресведена полукружно.

Посочените примери во Турција и во Скопје ги сметам достатни за тврдење дека алтернирањето со полукружни и остри лакови на прозорци и други отвори не е дело на две разбирања и два градежни система, односно византиски и турски, туку е тоа еден ист прифатен и познат турски градежен систем којшто често и радо го употребува ваквото алтернирање.

За едно попроверено докажување блискоста на градењето на акведуктот со турските градби, презедов и испитување на димензиите на градежниот материјал во односните споменици, при што ги добив следниве резултати. Сите големи арки на акведуктот, ѕидната маса, како и отворите за олеснување се градени од тули со димензии: должина 33—34 или 35 см., широчина 17—18 или 19 см. и дебелина 3,5—4 4,5 см. Од ист ваков тулен материјал се градени и многуте турски споменици во Скопје: Тулбето на Јигит паша од XV век, Султан-Муратовата џамија од XV век, Сули-ан од XV век, Даут-пашиниот амам од XVI век, Куру-амам од XIV век, Чифте-амам од XVI век, Јахја-пашината џамија од XVI век и Ратничкиот мавзолеј, до Султан-Муратовата џамија, од XVI век. Сите овие споменици имаат тулен материјал со димензии: должина 33—34 или 35 см. широчина 17—18 или 19 см. и дебелина 3,5—4 или 4,5 см., што е наполно идентично со акведуктот и што е доказ повеќе дека ова сходство на произведуван материјал треба да има и заедничко време.

Кон ова разгледување е потребно да споменам дека иако досега во турската литература не се целосно разгледувани водоводните градби[42]), сепак е можно да се направи извесно наспоредување од таков карактер. Меѓу познатите податоци го споменувам оној на С. Ларсен[43]), дека иако било познато дека подарувачите граделе чесми за пиење, покрај чесмите во џамиите за култните миења, та според тоа градењето

---

[42]) На I-от конгрес на турската уметност 1959 година, авторот А. Aytöre, во рефератот L'architecture des ouvrages hydrauliques turcs, пишувал и за конструкции на акведукти, така што може да се очекува дека по објавувањето на овој труд ќе се добие увид во овој вид турски градби. Овој податок е земен од книгата со резимеата на рефератите.

[43]) S. Larsen, Minar Sinan, der türkische Meisterarchitekt des sechzehnten Jahrhunderts, p. 442, Atlantis, 1937, 7, Berlin—Grünewald.

на водоводи и аквердукти било и стварна функционална потреба, сепак поголемиот број аквердукти во Турција биле сметани за византиски иако биле турски градби. Во прв ред големиот аквердукт, наречен Јустинијанов, 25 километри далеку од Цариград бил сметан за византиска градба. Дури во 1933 година е утврдено, најнапред според облиците а потоа и според документите, дека тој голем аквердукт е турска градба, дело на Коџа Мимар Синан, од времето на Сулејман I.

Откако е утврден турскиот карактер на скопскиот аквердукт и terminus ante quem non во 1392 година, кога е Скопје заземено од Турците, и terminus post quem non во 1566 година, кога е прв пат забележено постоењето на аквердуктот, преостанува во овие временски рамки, во XIV, XV и XVI век, поточно да се определи датирањето на аквердуктот.

Пријдувајќи кон разрешувањето на ова последно од важните прашања, ги разгледувам стварните можности и најверојатни околности.

Какви се вистинските можности за турската архитектура и за аквердукт во заземеното Скопје за 8-те години во крајот на XIV век. Можностите во тие 8 години не се уште развиени и градот по заземањето уште не ги добил ни првите џамии, чие градење несомнено има предност во новоосвоените земји. Навистина, во Скопје од XIV век



Сл. 6

нема уште ниеден турски споменик, ако не се мисли на Тулбето на Јигит паша, освојувачот на Скопје, кое би можело да се датира во крајот на XIV век и посигурно во почетокот на XV век. Во вакви околности XIV век не може никако да биде време на градењето на аквердуктот.

Положбата во XV век е веќе поинаква. И политичките и економските услови во Скопје се видно изменети и градот започнува да ги добива обележјата на турската архитектура — џамиите. Но неколкуте џамии, градени во XV век, уште не сведочат за еден развиен градски живот на урбано израсната населба, која би имала потреба од аквердукт. Заради тоа и во XV век не може да се претпостави градењето на аквердуктот.

Дури XVI век, кога се градени речиси сите амами во Скопје, е време кога разрастениот град имал постојана потреба за обилно снабдување со вода и тогаш можел да биде сограден аквердуктот, чија стварна потреба тогаш била несомнена. Заради тоа сметам дека е возможно да е аквердуктот од XVI век[44]).

[44]) И покрај податокот во вакуф-намата аквердуктот не можам да му го припишам на Мустафа паша заради две причини, што се противставуваат на ваквото определување. Тоа е најнапред фактот дека во вакуф-намата на Мустафа паша се споменува само канал за вода, што е доста неодредено, а не се споменува водовод, аквердукт или термин што во подрачјето на турскиот јазик определува градба како аквердуктот. Натаму и еден важен детаљ од градежниот материјал зборува спротивно. Имено, само од Мустафа пашина џамија тулите имаат димензии: 29—30×20—21×4—5 см., по што се разликуваат сосема од оние на аквердуктот. Ја истражив такуѓере, во рамките на можностите, и активноста на Коџа Минар Синан, за да можам да ја утврдам врската со градителството на овој голем архитект, кој што според неговата автобиографија (за биографијата осем S. Larsen, o. c., H. Glück, Die bisherige Forschung über Sinan, Oriental. Literaturztg., 1926; во поново време J. H. Konyali, Mimar Koca Sinan, Istanbul 1948) меѓу 322 од него подигнати споменици соградил и седум аквердукти. Според податоците во автобиографијата може да се заклучи дека Синан секако можел да помине и низ Македонија, бидејќи градел во Унгарија откако Турците ја зазеле. Уште понатаму е познато дека извесен број од нему припишаните градби се градени од неговите ученици под негов надзор. Не се исклучува, според ова, претпоставката, дека неговите ученици уште при неговиот живот граделе и го наставиле делото на неговата архитектонска школа и во Македонија, барем оние деветмина христијански ученици (J. H. Konyali, o. c., p. 65). Треба на крајот да биде споменато дека и џамијата Селимие во Едрене, дело на Синана, има во арките и прозорците и полукружни и остри лакови, еднакво како и Сулејман џами, дело на Синана од 1577 година, што има во куполните тамбури полукружни прозорци, додека се другите отвори со остар лак. Еднаква е положбата и со Синановиот аквердукт кај Цариград (S. Larsen, o. c.), на кој се главните арки на двата ката остри, додека се сите отвори за олеснување полукружни.

# L'AQUEDUC A PROXIMITE DE SKOPJE ET LE PROBLEME DE LA DATE DE SON EDIFICATION

*Résumé*

De très longue date, l'aqueduc est un sujet, qui suscita l'interêt des auteurs de récits de voyages et plus tard des experts. Déjà en 1566, l'adjoint de l'ambassadeur vénitien à Constantinople, Antonio Barbarigo note son existence. Cent ans plus tard, Evli Tschélébi mentionne l'aqueduc dans son récit de voyages en 1661 et 1670. Seulement trois ans plus tard, le voyageur anglais E. Brown décrit l' aqueduc, en le reproduisant sur une gravure de cuivre. En 1792, l'aqueduc est décrit par l'ambassadeur ragusien à Constantinople.

A part les récits de voyages, dans lesqueles l'aqueduc est mentionné, au XIX-e siècle commencent à se manifester des observations plus justes des experts. Le nombre de ces observations augmente dans la première moitié du XX-e siècle, et quelques experts décrivent les caractéristiques architectoniques de l'aqueduc.

Cependant, la question de la date d'édification de l'aqueduc n'est pas résolue, et cette date varie entre le VI-e et XV-e siècle, c'est à dire, dans l'intervalle d'un millenium. Les auteurs, avec plus ou moins de succès, mais le plus souvent sans faire de recherches et sans donner d'arguments historiques et architectoniques, fixent la date d' édification de l'aqueduc soit à l' époque romaine, soit à l'époque byzantine, soit à l'époque turque. Vu, qu'aucune proposition au sujet de la fixation de la date d'édification ne fut adoptée, la questoin de la chronologie de l'aqueduc reste imprécise.

Lors d'un sondage en 1954, j'ai découvert une partie de la trace de la conduite d'eau de l'aqueduc vers Skopje. Les tuyaux, leur liaison avec l'aqueduc et la trace nous présentèrent la solution du problème de la date d'édification de l'aqueduc.

Dans le but d'obtenir une idée claire sur l'état réel, j'ai décidé d'examiner et de réviser toutes les opinions données jusqu'à présent, relatant la date d'édification de l'aqueduc.

Quelques auteurs, J. Hahn, N. Vulitsch et A. Deroko, fixent la date de construction à l' époque romaine, sans fonder leur opinion sur des arguments historiques ou bien sur les caractéristiques architectoniques de l'aqueduc. Ils basent leur théorie sur l'aspect grandiose de l'aqueduc, d'ou la conclusion que c'est un édifice romain.

J'ai établi quelques faits qui s'opposent aux opinions précédentes:

1) A part Scupi, il n'existe d'autre cité romaine à proximité, quant à l'aqueduc, il est éloigné de l'emplacement et de la direction de Scupi de 60°—75°, et au remblai 110 .

2) Dans la construction de l'aqueduc il existe, pour décharger la masse murale, 23 ouvertures voutées d'arcs en ogive, qui ne peuvent être attribués à un édifice romain.

3) Il est difficile d' admettre, que l'aqueduc, comme construction romaine, aurait pu résister au tremblement de terre de l'an 518, dans lequel furent détruits Scupi et les autres villes de Dardanie. Il faut avoir en vue, que tous les batiments d'origine romaine, découverts lors des fouilles archéologiques en Macédoine, sont en état de ruine complète.

Quelques autres auteurs, A. Evans, G. Tchremochnik et F. Mesesnel, fixent la date de construction de l'aqueduc à l'époque byzantine.

En étudiant la fondation d'une telle opinion, j'ai constaté quelques faits qui s'opposent à cette prétention:

1) D'après sa direction l'aqueduc devait être destiné à approvisionner d'eau une cité située à l'emplacement actuel de Skopje, sur la rive gauche du Vardar. Cependant, la question de l'éxistence d'une cité byzantine à cet endroit, n'est pas encore résolue.

2) Egalement, l'éxistence d'une localité urbaine à cet emplacement même au moyen âge avancé, n'est point confirmée. On pense à une localité hors de la forteresse (Kalé) qui aurait consommé une quantité abondante d'eau de l'aqueduc.

3) Aucune construction sacrée ou profane de l'époque byzantine du moyen âge avancé n'a été conservée dans Skopje ni dans la forteresse (Kalé). Si l'aqueduc datait de cette époque, comme édifice important hors de la forteresse, sans doute, aurait-il été détruit dans l'une des guerres médiévales.

4) Les arcs de décharge en ogive ne peuvent être attribués à une construction byzantine.

Un petit nombre d'auteurs fixent la date de construction à l' époque turque, mais toujours sans arguments. Evli Tchélébi prétend que dans la ville de Skopje l'eau est conduite par la conduite d'eau d'Issabeg. Cependant, lors d'une vérification, j'ai constaté que le Vakuf-nama d'Issabeg, dans lequel sont décrites minutieusement toutes les fondations, ne sont mentionnés ni l'aqueduc ni la conduite d'eau. D'après ceci, la conduite d'eau et l'aqueduc ne sont pas d'Issabeg et le nom n'a qu'un but mémorial de courte durée, vu que la population turque d'à présent, ne donne pas à l'aqueduc le nom d'Issabeg.

Le second auteur, F. Mesesnel suppose que seulement les réparations avec les arcs en ogive datent de l'époque turque. J'expose les arguments suivants contre cette opinion:

1) Les arcs en plein cîntre et les arcs en ogive de décharge ont la même conception de construction et sont en même matiriél que les grands arcs. Il n'existe aucune différence dans l'épaisseur du mortier, ni dans la teinte et la qualité de la pierre, ni dans les dimensions des briques.

2) Les arcs en plein cîntre et les arcs en ogive de décharge ne sont pas disposés fortuitement, comme lors d'une réparation, mais par contre, ont une disposition symétrique. A partir du 5-ème arc vers le nord jusqu'au 12-ème arc, les arcs des ouvertures sont disposés de la manière suivante: deux arcs en ogive, un arc en plein cîntre, de nouveau deux arcs en ogive, un arc en plein cîntre et deux arcs en ogive, c'est à dire en une corrélation symétryque mathématique 2:1:2:1:2. A partir du 15-ème arc vers le nord

jusqu'au 22-ème arc, cette disposition est effectuée en une corrélation mathématique et symétrique 1:2:2:2:1. Cette disposition symétrique ne peut être fortuite, mais elle représente une construction préméditée d'une intégrité.

J'ai fixé la date d'édification de l'aqueduc à l'époque turque, à cause des circonstance, et des faits suivants:

1) L'aqueduc pouvait être déstiné à la ville turque de Skopje, vu que cette dernière existait juste dans sa direction, avec des monuments du XV-e et XVI-e siècle, lorsque se présenta la nécessité de la construction d'un aqueduc.

2) L'alternation des arcs en plein cîntre et des arcs en ogive dans les constructions turques, est une pratique connue dans beaucoup de mosquées, bâtisses profanes et dans un aqueduc à Andrinople et Brousse au XIV-e et XV-e siècle, et à Constatinople au XVI-e siècle. On trouve cette manière d'alternation des arcs en plein cîntre et des arcs en ogive à Skopje dans quelques mosquées et dans un établissement de bain (amam) au XV-e et XVI-e siècle. D'après cela, l'alternation des arcs en plein cîntre et des arcs en ogive est non l'oeuvre de deux conceptions et de deux systèmes de construction — byzantin et turque — mais cela est un système de construction turque, connu et adopté et très souvent appliqué.

3) Les dimensions des briques dans toutes les parties de l'aqueduc sont les mêmes que celles de beaucoup de mosquées et établissements de bain (amam) du XV-e et XVI-e siècle à Skopje. Cette conformité de matériel de construction témoigne que leur provenence est de la même époque. Comme construction turque, l'aqueduc a terminus ante quem non en 1392, lorsque Skopje fut occupé par les turcs, et terminus post quem non en 1566, lorsqu l' éxistence de l'aqueduc fut notée pour la première fois. Donc, on peut fixé la date de la construction de l'aqueduc dans les limites du XIV-e, XV-e et XVI-e siècle.

Au XIV-e siècle, dans les 8 années qui suivirent l'occupation de Skopje il n'y a aucune activité dans la construction et il n'existe aucun monument; en de telles conditions, le XIV-e siècle ne peut être l'époque à laquelle l'aqueduc fut bati.

Au XV-e siècle les circonstances politiques et économiques changent et la ville commence à montrer les caractéristiques de l'architecture turque-les mosquées. Mais les quelques mosquées baties au XV-e siècle ne sont pas la preuve d'une localité développée, qui aurait bésoin d'un aqueduc. Le XV-e siècle ne peut, donc, être pris comme date de la construction de l'aqueduc.

C'est seulement au XVI-e siècle, que presque tous les établissements de bain turques à Skopje furent construits et c'est la période de temps, lorsque la ville agrandie a besoin d'être approvisionnée abondamment d'eau. C'est à cette époque que pouvait être construit l'aqueduc, vu sa nécessité réelle. Par conséquent, j'éstime que l'aqueduc date du XVI-e siècle.

*Александар Айосшолоѓ*

# ВАРДАРСКА МАКЕДОНИЈА ОД ПРВАТА СВЕТСКА ВОЈНА ДО ИЗБОРИТЕ ЗА КОНСТИТУАНТАТА — 28 НОЕМВРИ 1920 ГОДИНА

## I

## УЧЕСТВО НА МАКЕДОНЦИТЕ ВО ПРВАТА СВЕТСКА ВОЈНА

Во Првата балканска војна во составот на бугарската војска учествувале преку 20.000 Македонци, или во составот на регуларните единици, или пак формирани во чети што имале специјални задачи што им ги доверувала Главната команда.[1]) Секако дека и во српската војска имало Македонци кои служеле во помошните војни служби како коморџии и слично, а дејствувале и чети под Командата на српската војска.

Со заземањето вардарскиот дел од Македонија, веднаш по Букурешкиот мир, есента 1913 година, Врховната команда на српската војска извршила војно-територијална поделба на Македонија, или како што тогаш ја викале „Нова област". Цела Вардарска Македонија била разделена на три дивизиски области: Вардарска, Брегалничка и Битолска. Веднаш бил извршен попис на способното машко население од 20—50 години старост, како и на добиток и коли за комора. Во пролетта 1914 година, сето машко население (освен муслиманското) од 20—25 години било регрутирано и распоредено во пешадиските единици. Од секоја дивизиска област бил формиран по еден полк.[2])

Под влијание на пропагандата од Бугарија, како и заради лошата постапка спрема овие регрути, а од друга страна заради немање

---

*) БЕЛЕШКА: Откога го бев предал ракописот на овој труд на Редакцијата на Зборникот, по неколку месеци излезе статијата на Крсте Битовски под заглавие: Положбата во Вардарска Македонија за време на Бугарската окуцација (1915—1918) Гласник на Институтот за нациоиална Историја, Скопје 1960 г. На неколку места во неговиот и мојот труд се поклопуваат неколку факти земени од државната архива на НРМ, Скопје, фонд: Македонска Военно инспекционна областъ 1915—1918. но тоа не влиаје на суштината на овој мој труд.

[1]) Veritas, Македония подъ иго 1919—1929, София, 1931, страна CXVII; За ова види кај Ѓорѓи Абаџиев, Балканските војни и Македонија, Скопје, 1958.

[2]) Душан Стефановић, Прво ступање Јужносрбијанаца у српску војску 1914 године. „Споменица", Скопље, 1934, стр. 49—50.

навика и традиција за служење во војска, во 1914 година, регрутите од Штип не сакале да примат заклетва во Крагуевац.[3])

Уште не се беше созело населението од Македонија од војните пустоши во балканските војни, на 28 јули 1914 година започна Првата светска војна. До 15 јули 1915 година, во составот на српската војска, што се бореше против Австро-Унгарија, беа мобилизирани 58.798 војници од Македонија и тоа: регрути христијани — 18.689, муслимани — 3.561 (иако во 1914 година не беа регрутирани, кога започна војната, и муслиманите беа мобилизирани — Н. Б.), Евреи — 169; обврзници борци: христијани — 25.586, муслимани — 1.242, Евреи — 87; обврзници неборци и комора: христијани — 5479, муслимани — 3961 и Евреи — 24.

Добиток за потребите на војската: коњи — 12848, волови и крави — 5851, биволи и биволици — 1175, маски — 377, магариња — 1994.

Коли: коњски — 153, воловски — 2629.[4])

Спрема бројот на населението во Македонија под српсака власт, спрема нејзината економска моќ, и по двете балкански војни кои „си го зедоа својот дел" од Македонија, толкав број мобилизирани луѓе, добиток и коли ,зборува за слабо водење сметка за „новоослободените области" — всушност пасторчето на „мајка Србија", над која не се простирал дури ни српскиот устав, туку се владеело преку специјални уредби, се до 16 август 1919 година.[5])

Ако се поставува прашање дали Македонците го дале својот придонес во Првата светска војна за одбрана на Србија од Австро-Унгарскиот агресор, тогаш најјасно зборуваат успесите што ги постигнале македонските единици одбивајќи го непријателот кај Смедерево, Ада Циганлија, Гучево, Купиново и Мачкин Камен, во ноември 1914 година.[6]) Заради покажаната храброст во овие борби, овие единици

---

[3]) Veritas, Op. cit, страна LXXVI; Поопширно кај К. Пърличевъ Сръбския режимъ и революционната борба въ Македония (1912—1915), София, 1917, стр. 64—66.

[4]) Архив — Војно историског института — Београд, пописник 4/3, кутија 73, фасцикла 2. Извештај Команде трупе нове области Ђ. О. бр. 8 530, септембра 1915, Скопље — Врховној команди; „Српске новине" бр. 15, Крф 1917. Во „Српске новине" пишува дека дури и Македонците печалбари во Романија ги мобилизирал српскиот конзул во Букурешт и ги упатувал преку Галац во Одеса за доброволечката дивизија која била формирана од Југословени кои биле заробени од руските војски на Карпатскиот фронт; Др. Анте Мандиħ, Фрагменти за хисторију уједињења, Загреб 1956, стр. 113 споменува дека во српската војска во Првата светска војна биле мобилизирани 50.000 Македонци. Иако од Македонија биле мобилизирани луѓе, добиток, коли и др., кога се делеле репарациите во Кралството СХС, за Македонија ништо не било доделено.

[5]) Говор др. Михајла Шушкаловића, народног посланка за Округ скопски приликом дебате о буџету, Београд, 1922, стр. 7. Овој говор е печатен.; Во „Стенографске белешке Привременог народног претставништва Краљевине СХС", књига II, Загреб, 1920, стр. 899, стои дека српскиот Устав започнал да важи и за Македонија од 10-VI-1919 година.

[6]) Душан Стефановић, Op. cit. стр. 52—53; Тодор Маневић, Регрути Јужне Србије, „Споменица", Скопље, 1934, стр. 45.

составени од Македонци, биле пофалени во прокламацијата на регентот Александар, на 28 декември 1914 година.[7])

При повлекувањето на српската војска кон крајот на 1915 година. дел од Македонците, кои беа останале во составот на српската војска, се повлекле кон Албанија по правецот: Ѓаковица, Призрен, кон Скадар и Љеш.[8])

Кога Бугарија навлегла во Вардарска Македонија, по отстапувањето на српските војски, и таа, по примерот на Србија, го мобилизирала сето машко население, добиток и коли и формирала таканаречена 11-та македонска дивизија која броела 33.000 луѓе.[9])

Македонскиот народ ја осетил на својот грб сета тежина на Првата светска, војна. Од започнувањето на војната, па се до нејзиниот крај на територијата на Македонија се наоѓале постојано преку 500.000 војници, составени од околу дваесетина националности. „Во време на војните на Балканскиот Полуостров, што без прекин траеја околу шест години, Македонија, може да се каже беше сосема разурната и економски исцрпена. Низ нејзината територија преминуваа сите трупи, како во време на балканските војни, така и во време на Светската војна. Покрај сопственото учество во војната и покрај војните опустошувања, нашиот народ мораше со својата пот да храни скоро половина милион војници кои се наоѓаа по боиштата во Македонија“[10]).

## 1. РЕКВИЗИЦИИ

Многубројните реквизиции што ги вршела бугарската војна власт, за потребите на фронтот, му го отимале и последниот залак на неборечкото население од Македонија, притоа терајќи го на постојани ангарии и извршување на обврски во врска со сеидбата, прибирање на жетвата и др. Цените на потрошните стоки скокале до таму што градското население не било во состојба да набави нешто на пазарот. „Најостро се осеќаше недостиг на продукти за живот во западните околии на Бугарија (Дупничка и Трнска-заградено во текстот), а исто така во Родопите и во окупираната Македонија и поморавјето (. . .) Дневната дажба на леб постојано се смалуваше. Крајно нискиот принос на жетвата во 1917 година довел до тоа дажбата да се намали на 300 грама дневно“[11]).

---

[7]) Споменица двадесетпетогодишњице ослобођења Јужне Србија 1912—1918, Скопље, 1937, страна 238. Но овој факт не бил земан предвид при создавањето на државата СХС и Македонскиот народ да се израмни со другите народи во државата, туку Македонија ја сметале „задобиена на меч”.

[8]) У. Р. Поповић, Извод из историје ратова за ослобођење и уједињење 1912—1918 године, Земун, 1938, страна 123.

[9]) Дарвинговъ, Действията на 11 пехотна македонска дивизия отъ Криволакъ до Богданци 1915 година, София, 1920. Оваа дивизија била поделена на 6 полка.

[10]) Четрдесет година револуционарне борбе КПЈ, Београд, 1959, страна 135. говор на Лазар Колишевски на 20 април 1959 година во Скопје по повод прославата на Четириесетгодишнината од основањето на КПЈ.

[11]) М. А. Бирман, Революционная ситуация в Болгарии в 1918—1919 г. Москва 1957, страна 27.

Уште во 1916 година станале реткост брашното, шеќерот, солта, сапунот и друго. Ова го користеле службениците дојдени од „старите предели" и шпекулирале со овие продукти, здружувајќи се со месните трговци. Врз основа на уверенија се давале и соодветни служби и привилегии во администрацијата. Во молбите што се подавале има бројни изјави на лојалност спрема власта и заслугите за „бугарштината"... Такви, подведени од пропагандите, елементи, учествувале заедно со окупаторот во држење во потчинетост окупираните територии.[12])

„Важен извор за збогатување на бугарската буржоазија било ограбувањето на населението од окупираните територии на Македонија и Поморавјето. Во тие области бил воведен жесток терористички режим што овозможувал да се ограбува месното население, од страна на бугарската буржоазија и војните лица, без да се одбираат средства. Со цел да ги задоволи апетитите на многубројните банди-приврзаници на владеачките партии, бугарската влада создавала во окупираните земји бескорисни установи и фиктивни должности и им ги предоставувала тие привилегии на лица специјално пратени во Македонија или во Поморавијето со цел за брзо збогатување" (. . .)[13]) За ова грабење во Првата светска војна и самиот Ленин го вели следново: „Ова било така построено насекаде со цел за работниците (делумно и за селаните В. И. Л.) да се создаде воена робија, а за банкарите и капиталистите рај".[14])

Од есента 1916 година, со заземањето на Битола на 16 ноември од страна на силите на Антантата и жестоките борби на Романскиот фронт, се засилила мобилизацијата на луѓе за фронтот; за изградба на „дековилната линија Кичево—Охрид", дури и на старци, жени и деца за обработување на земјата.[15])

Потребите на фронтот растеле се повеќе. Цивилното население до максимум ги напнувало своите сили да одговори на поставените од власта задолженија, но тие задолженија биле така големи и преку силите на населението, што било не можно да бидат исполнети. Властите го пребројувале секој сноп жито уште на нивата; се забранувало купо-продавањето на добитокот и се се испраќало на фронтот.[16]) Колку што се приближувал крајот на војната, толку почести биле барањата за потребите на фронтот. Во август месец 1918 година, само од Кумановската општина наеднаш биле одземени 400 овци, т. е. 10 проценти од сите овци што ги имало на територијата на општината[17]). При не-

---

[12]) Државен архив на НРМ — Скопје, Фонд Македонска войно инспикционна областъ 1915—1918, распис на „Окржжното управление — Куманово, од 31-I-1917 година, дело 1.

[13]) М. А. Бирман, ор. cit., страна 20.

[14]) В. И. Ленин, Сочинения, том 25, страна 309.

[15]) Државен архив на НРМ — Скопје, цитираниот фонд, Дело 15 „Билтени".

[16]) Ibidem, Дело 7. Во овие документи има податоци за реквициите што ги вршеле бугарските власти во Кумановска околија.

[17]) Ibidem, Дело 7, лист 173; „Српске новине" број 100, стр. 3, Крф, 1917. Во овој весник пишува дека уште со идењето на бугарската војска во Македонија, од населението се собирала сета храна и добиток. Во селото Брод — Мориовско, од 6.000 овци, кон крајот на војната останале само 30.

достиг на податоци за целата територија на Македонија, ќе наведеме податоци за реквизициите што се вршеле на територијата на целата бугарска држава (со Македонија, А. А.) и од таму ќе се заклучи колкав можел да биде контингентот за Македонија. Според Бирман „во време на војната годишно се колеле по 200.000 глави крупен рогат добиток, околу три милиони овци и 150.000 свињи."[18])

Германксите војски од своја страна и на свој начин, посебно го грабеле населението. За тоа Бирман вели: „На германските војни единици во Бугарија (т. е. и во Македонија, А. А.) им се позволувало да праќаат дома во Германија, прехранбени продукти: на војниците по 5 кгр., на офицерите по 10 кгр. Користејќи ја неконтролираната положба, германските војници се беа растрчале по селата „купувајќи" од селаните (понекогаш со застрашување — М. А. Б.) продукти со книжни марки. (. . .) Според званични податоци од бугарските власти, германската воена пошта изнесувала од Бугарија за Германија околу 1800 вагони пакети со прехранбени продукти годишно"[19]).

И сточните производи биле ставени под забрана, и реквизиционите власти земале колку што сакаат и кога сакаат. На сточарите особено им тежело секојдневното носење на млекото во определените центримандри и тоа „негодувало и се спротивставувало на некои наредби".[20])

За одземената стока и други прехранбени производи или се плаќало во готово по минимални цени, или се давале потврди што никогаш не биле наплатени.[21]) „Селаните морале да ги предаваат одредените количества жито по утврдени цени, не повисоки од 0.50 лева по килограм, а истовремено селаните на црна берза плаќале еден килограм баршно по 10—12 лева. Реквизиционите команди безмислоно ја ограбувале сиромаштијата. Барајќи скриено брашно тие ги кршеле сандаците, ги претресувале постелите и перниците и го одземале и последниот леб ако го нашле."[22])

## 2. СКАПИЈА И ГЛАД

Производството на продукти од прва неопходност сосема се намалило, и државата вовела систем на расподелба. Тоа што му се давало на градското население не било доволно за одржување на животот. Се јавиле шпекулатни, кои на еден или друг начин ги добавувале бараните продукти и ги продавале по многу високи цени. Ќе ги наведеме прво цените од бугарски извори изразени во левови, потоа од српски извори изразени во динари.

---

[18]) М. А. Бирман. op cit., страна 16—18.

[19]) Ibidem, страна 16—18.

[20]) Државен архив на НРМ — Скопје, цитиран фонд, дело 7 лист 121, Распис бр. 2269 од 28 јуни 1918 година од Реонния комитетъ за стопански грижи — Куманово до председателитѣ на общинскитѣ тричленни комисии — Кумановска околия.

[21]) „Српске новине" број 100, страна 3, Крф 1917. За едно говедо властите плаќале 20 лева, додека месото се продавало по многу скапи цени што ќе видиме понатаму.

[22]) М. А. Бирман, op. cit. страна, 29.

Во Кумановско, уште во 1916 година се сеќавал недостиг на продукти од прва неопходност и Градската општина барала да се испратат такви продукти од Централниот комитет на општествена предвидливост и стопаски грижи од Софија. Во испратеното писмо се вели: „...притоа наоѓаме за потребно да Ве известиме, господине претстедаеле, дека дукашните трговци, користејќи го случајот дека нема нормирани цени на прехранбените продукти, ги качиле цените до неверојатни цифри. Така, на пример: една ока сол се продава за 3.50 лева, шеќер 26 лева, газија до 10 лева, брашно 2 лева ока, сапун 12 лева, месо 3.50 лева и слично. Ако тоа така продолжи, господине претседателе, бидете сигурни дека населението во град Куманово во едно кратко време ќе оголее."[23])

Во Куманово уште 1916 година биле дојдени 170 чиновници од „старите прелели" и уште повеќе ја влошиле ситуацијата на месното население со прехраната. Овие чиновници и учителите не можеле при таква скапија да опстанат, па решиле да го напуштат Куманово ако државата не им помогне со поевтини продукти.[24])

Кога била ваква положбата на чиновниците кои сепак имале извесни привилегии, тогаш месната градска сиромаштија формално гладувала. Во еден протокол на Општината за тоа се вели: „Секој ден во општината се јавуваат десетици жители, глави на совршено сиромашни семејства и бараат помош од општинската каса за издршка и прехрана на своите семејства, бидејќи е зимен период и има безработица".[25])

Во пролетта 1918 година скоро сите резерви на храна биле исцрпени и на војската и на населението му претстоела глад. Окружниот управител на Кумановскиот округ испратил тајна и хитна телеграма до сите околии наредувајќи да се преземат најенергични мерки при собирање на прехранбени производи, зашто: „...приливот на зрнени храни од 15 минатиот месец (т. е. месец февруари 1918 година А. А.) наваму е вонредно намален. Положбата на прехраната на армијата и населението станува критична" и на крајот во телеграмата се вели: „Со еден збор, сите раководители се должни да се сообразат со значењето на големите и судбоносни моменти кои во сегашните прилики обединетата наша татковина ги преживува".[26])

Во Битолско положбата била уште полоша.

Во „Српске новине", во една дописка на А. Рајс, се опишува лошата состојба на Битола при навлегувањето на сојузничките војски во него на 19 ноември 1916 година.

---

[23]) Државен архив на НРМ — Скопје — цитираниот фонд, дело 7, Кумановската градска општина, писмо бр. 21 од 20 септември 1916 година, упатено до Централниот комитет за обществена предвидливость и стопански грижи — София.

[24]) Ibidem, дело 7, лист 48, Протокол на Кумановската гратска општина бр. 2 од 17 септември 1916 година.

[25]) Ibidem, Протокол број 2 од 10 февруари 1917 година, на Кумановската градска општина.

[26]) Ibidem, Дело 7, лист 28, телеграма бр. 838 од 3 март 1918 година.

Населението се жалело дека нема ништо повеќе за јадење, зашто Бугарите одзеле се „И навистина, продолжува Рајс, утредента имавме можност да видиме жалосна глетка што ја даваа илјади жени и деца со вдлабнати образи заради гладување, и ние самите би сакале нешто да каснеме, но не е лесно да се најде храна...”[27]).

Цените на прехранбените артикли во Битола, изразени во динари биле вакви: Сомунче црн леб се продавал по 4—6 динари; месото, во мирно време многу евтино, се продавало по 5—6 динари ока; млекото 1.50 динари за литар; шеќерот 14 динари ока; газија не можело ни да се најде[28])

Иста била положбата и во Прилеп, каде „Парче 'ржен леб, недоволен за оброк за еден човек се плаќа 10 динари; кило сол 6 динари; шеќер 14 динари; газија никако нема. Заради тоа народот од Прилеп и околијата е гол и бос, гладен, западнат во најголема беда. Многу жени старци и деца скапуваат од глад.”[29])

Гладот владеел во цела Македонија и дури луѓето умирале од глад и истоштеност. Така весникот „Социјалистичка зора” за положбата во Велешко пишува: „Ни се жалат селаните од Орешка општина дека и понатаму се вршело ограбување и самоволија над нив, а наиме — во нивниот крај за време Бугарите владеела страшна глад, од која мнозина умреле.”[30])

## 3. АНГАРИЈА

Ангаријата посебно му тежела на преморенето и гладно население, од позадината. Поправање патишта, превоз на стока до собирните војни магазини, разни акции за пошумување! сето тоа легнало врз грбот на неборечкото население. Најголем објект што се градел во текот на војната од стратешки причини била железопатната линија Кичево—Охрид.

Под стручно раководство на австриски и германски инженери, работеле илјадници луѓе собрани од сите краишта што ги држела Бугарија. Меѓу работниците имало многу Грци, муслимани, а најмногу биле Македонци. Уште во 1917 година се изредиле по еднаш на бесплатна работа способните мажи. Секоја смена траела по еден месец. Потоа се изредиле уште по двапати и на крајот немало веќе способни мажи за работа коишто не биле во три смени по еден месец. И самата месна власт што ги праќала луѓето на работа не можела а да не го одбележи во своите извештаи до погорните установи недостигот на луѓе, бидејќи сите биле или на фронтот или ангаживани и со други работи во позадината. Кметот на Кумановската градска општина, Чобанов, со писмо бр. 338 од 8. II. 1918 година, во одговор на околискиот началник на Кумановската околија, за ова прашање меѓу другото му

[27]) „Српске новине” број 111, Крф, 1916.

[28]) Ibidem, број 9, страна 3, Крф, 1917.

[29]) Ibidem, број 33, страна 2, Крф, 1917.

[30]) „Социјалистичка зора”, број 4 од 11 — февруари 1920 година.

пишувал дека, „сите здрави мажи од 20—40 годишна возраст се наоѓаат во редовите на бугарската армија. Здрави мажи од 30—50 годишна возраст, околу 510 луѓе веќе биле на работа на железопатната линија (Кичево—Охрид—А. А.). Остануваат уште 40—50 луѓе, но тие се во разни комитети во градот и во разни милитаризирани воденици во реонот на градот, така што слободни здрави луѓе во градот нема“. Но немајќи веќе способни и здрави мажи за работа, а заради постојаниот притисок и заканувања на околискиот управител, претседателот започнал да праќа неспособни за работа и крајно сиромашни луѓе. Затоа му се прави забелешка од околискиот управител дека: „Пред комисијата се јавија неспособни луѓе за работа. Прави впечаток на комисијата дека има лица кои два-три пати оделе на работа и пак се праќаат, и второ уште по непожелно е дека лицата кои се праќаат пред комисијата предимно се крајно сиромашни. Комисијата, кога Ви ја предочува таа неправилност, Ве поканува да обрнете посериозно внимание на тоа прашање, да ги проучите лицата добро и да не штедите никого, зашто таа патна обврска ќе продолжува уште долго и е една од најтешките за населението.”[31])

И обврските на локалните акции не биле мали. За поправка на патот Куманово—Бујановац, секој пратен работник бил должен да искрши 10 кубни метра камен, а со секоја мобилизираан кола да пренесе двапати повеќе.[32])

Заради честите ангарии и немање работна рака, земјата останувала необработена, а со тоа производството се намалувало уште повеќе. Војните власти биле принудени да интервенираат да се засеат нивите со пролетни култури, бидејќи во есенската сеидба останале необработени. Војниот агроном Мутафчиев во едно писмо упатено до претседателите на општинските совети од Кумановската околија пишува: „Заради тоа што многу луѓе од Вашата општина одат на задолжителна работа по државните патишта и нема кој да им ги засејува нивите ...да наредите да им се засејуваат со пченка.”[33]) Сигурно пак со ангарија.

Во Битолско положбата била уште потешка. Таму, покрај горенаведените задолженија, селаните биле терани да работат ангарија за бугарската војска бидејќи фронтот се протегал во непосредна близина на селата. Со ангарија правеле патишта, пренесувале храна и муниција и копале ровови. Во некои села дури и жените биле принудувани со ангарија да градат војни утврдувања.[34])

Ако тоа така било во Кумановско и Битолско, секако дека била иста, ако не и полоша положбата и во цела Македонија.

---

[31]) Државен архив на НРМ, цитиран фонд, лист 12 и 69.

[32]) Ibidem, дело 7, лист 8.

[33]) Ibidem, дело 7 лист 77, окружно на Кумановското војно агрономство до претседателите на општинските комисии во Кумановска околија, Упатено на 11 април 1918 година. Окружното е без број.

[34]) „Српске новине” број 15, Крф, 1917. Анкета на А. Рајс, извршена во 50 села од Битолска околија кои припаѓале под бугарската окупација до идењето на сојузничките војски во Битола во ноември 1916 година.

Како пракса од војната, ангаријата продолжила и по свршувањето на истата и траела долго време во стара Југославија под називот „кулук". Во првите години по војната со ангарија се правеле жандармериски станици, патишта и слично. „Социјалистичка зора" земајќи го во заштита македонското население од честите ангарии пишува: „За петте стотини години под Турците Македонија не кулучеше толку колку во времето на оваа седумгодишна војна (се мисли на балканските и Првата светска војна, А. А.). Кој што работеше, Македонецот кулучеше и тоа повеќето старците, жените и децата, оти сите помлади Македонци беа војници, турски, српски, бугарски и тн., а за кулукот по војната се вели: „Жандарите што се разместени по жандармеирските станици по разните села, само се излежуваат, за секој жандар мора македонскиот селанец да ја остава нивата и секој ден да оди в град и да му го донесе на господинот жандар следувањето."[35])

## 4. УБИСТВА И ИНТЕРНИРАЊА

Во текот на Војната македонското население било шиканирано, ограбувано и онтернирано при секоја промена на господарите. Иако и самото ги сеќавало тешкотиите на војната и ја пролевало својата крв на фронтовите, од него никој не бил задоволен.

Во извештајот на командантот на Штипската војна област, генерал Викторовиќ, до Командата на III армиска област се вели дека македонското население е заситено од Бугарите. Бугарите го малтретирале и го ограбувале.[36])

Ривалството меѓу српската и бугарската пропаганда уште во време на турското ропство создала во Македонија кај извесен дел од народот приврзаници и на едната и на другата страна. Односите меѓу буржоазиите и од двете страни особено се изостриле по прашањето за дележот на македонија и поттурнати од империјалистичките сили, загазиле во меѓусебна војна во 1913 година. Со заземањето на дел од Македонија од страна на српската војска српските власти интернирале „бугараши", и обратно, кога српската власт ќе престанела во Македонија, а на место неа ќе дојдела бугарската, таа интернирала и убивала „србомани"; а и двете заедно вршеле насилија над македонскиот народ.

Со префрлувањето четнички војводи од Солунскиот фронт во позадината што ја држела бугарската власт, во август месец 1916 година, а особено со преоѓањето на Битола од рацете на бугарската војска во рацете на силите на Антантата, бугарските власти започнале затворања, убиства и интернирања на македонското население коешто живеело во областите поблизу до фронтот — Прилепско и Битолско. Во Азот биле извршени масовни убиства од бугарските околиски власти. Од селото Теово била уништена фамилијата на Давче Катранди, којашто

[35]) „Социјалистичка зора" бр. 50, од 21 јуни 1920 година.

[36]) Архив Војно-историског института — Београд, кутија 56, фасцикла 2. Извештај на Командата на брегалничката дивизиска област Пов. Ђ. бр. 1695 од 25 јануари 1919 година, до Командантот на III армиска област.

броела 27 члена. Веднаш по паѓањето на Битола, од Прилеп биле интернирани 250 семејства. Од Порече, каде српската пропаганда беше фатила подлабоки корени, интернирани биле десетици семјства и тоа: од село Белица — 50 семејства, од Крапа — 30, од Ропотово — 20 и неколку куќи биле запалени, а други ограбени. Добитокот, сопственост на интернираните, го отерала бугарската војска во Прилеп, како воен плен, и го продала на војните лиферанти, а пак овие, пак го продале на војната интендатура, за потребите на војската. Секој што ќе искажел сомневање во победата на бугарската војска бил интерниран. Интернираните оделе пеш, боси, со торби на рамо. Интернираните биле праќани во логори во Тракија, каде, кое од маларија, кое од глад, изумреле скоро половината, меѓу кои имало повеќе деца.[37])

Во „Српске новине" е поместен извештај на еден делегат од Меѓународниот црвен крст во кој се пишува за лошата положба на интернираните во логорите и се вели: „Во извештајот на делегатот на Меѓународниот одбор на Црвениот крст, кој ги обиколил заробеничките логори во Бугарија, се зборува дека виделе во логорот во Стара Загора извесен број граѓани по потекло од Македонија (Област прилепска). Меѓу овие интернирани имало не само мажи, туку исто така и жени и деца. Интересно, се вели во дописот, дека во заробеничките спискови сите тие интернирани се воделе како „„Бугари" ...Македонците ја делат денеска истата судбина со Србите во заробеничките логори"[38]), се заклучува во извештајот.

## 5. РАЗУРНУВАЊА ОД ВОЈНАТА

Од војната најмногу пострадале областите во кои се воделе рововските-позициони војни, почнувајќи од летото 1916 година кога бил образуван Солунскиот фронт, па до есента 1918 година, кога истиот бил пробиен.

Од артилеријата на Источната армија на силите на Антантата, сосема е урнат и во пламен изгорен градот Дојран. Десетици села вдолж фронтот ги нашла истата судбина. Најмногу пак беше пострадал градот Битола и неговото население. Петар Косовиќ, народен пратеник од Битолско, во Скупштината на стара Југославија за положбата на населението од Македонија, а посебно за Битолско беше рекол дека Битола цели три години била бомбардирана и труена со отровни гасови, населението се растурило и останале само 30.000 души[39]). Од извештаите пак, на „Српске новине", дознаваме дека скоро секојдневно бугарската и

---

[37]) „Српске новине", бр. 10, страна 2, Крф, 1917. „Допис од Битола". При повлекувањето на бугарските власти во 1916 година од Битолско, само од Битола биле одведени 300 граѓани врзани со синџири, како и многу други Македонци од Битолско кои работеле за бугарската војска во помошни служби; Мемоари Василија Трбића, војводе велешког, свеска IV-V, страна 768, 825, 826, и 903. Овие мемоари не се објавени, а се чуваат во Институтот за национална историја во Скопје.

[38]) „Српске новие" број 106, страна 2, Крф, 1917.

[39]) Стенографске белешке народне скупштине краљевине Југославије, година IV, књига II, Београд, 1935, страна 63.

германската артилерија го бомбардирала Битола. Најмногу пострадал градот на 4 август 1917 година, кога од 17—21 часот на градот биле исфрлени 2.000 гранати. Покрај многубројните жртви, една трета од градот изгорел[40]).

## 6. ЕПИДЕМИИ

Епидемиите биле секојпат придружници на војните во кои настануваат извонредно тешки услови за живот.

Прекумерните напори што ги вложувале луѓето на фронтот и во позадината ги исцрпувале нивните организми. Хроничното гладување, како и немање услови за одржување личната и општа хигиена (немање сапун, преоблека и друго) а од друга страна мешање на војски скоро од цела Европа на така тесен простор во Македонија во текот на Првата светска војна, создале погодни услови за појава и ширење на заразни болести од кои изумреле стотици илјади луѓе.

Првите вести за појава на пегав тифус, што датираат од февруари 1918 година, што ги најдовме во архивите на Македонската војно инспекциона област, зборуваат за појавата на оваа болест во „Србија" и „стара Бугарија".По тој повод во еден распис на војната санитарна служба во Куманово се забранува секакво движење на населението од Куманово во Србија и „стара Бугарија"[41]). Заради појавата и ширењето на болеста пегав тифус, привремено било запрено праќањето на работници за работа на железничката пруга Кичево—Охрид[42]). Во самиот град Куманово веќе на 8 април 1918 година имало два смртни случаја од пегав тифус, но и покрај тоа, привремената забрана да се праќаат работници на железничката линија била повлечена[43]) и секако во тој случај оваа болест зела поголеми размери.

Покрај болеста пегав тифус се појавила и кај луѓето и кај овците болеста сипаница во општините: Матеечка, Липковска, Табановска, Староногоричка и други[44]).

Страшни последици оставила епидемијата на таканаречениот шпански грип, од кој масовно умирало населението и војската[45]).

Според пишувањето на „Работнически вестник" смртноста на цивилното население особено силно пораснала во 1918 година заради епидемиите од разни болести (особено така наречена „испанка") од која умирале десетки илјади луѓе исцрпени од глад. Во текот на 1918 година

---

[40]) „Српске новине" број 94, страна 1, Крф, 1917. За жртвите што ги дала Битола; за пожарите, урнатините и последиците од отровните гасови што биле употребувани пишува уште и во број 24 и 28 од 1917 година; Др. Теодосий Робевъ, Битоля, стопански очеркъ София, год.?, сепарат од списанието „Македонски прегледъ" година XIII, книга 1, страна 11—13. И овде се зборува за разурнувањата на Битола во I светска војна и неговото назадување во секој поглед, како последица од војната.

[41]) Државен архив на НРМ, цитиран фонд, дело 10.

[42]) Ibidem, дело 7 лист 63. Окружно број 1682 од 25 март 1918 година на Кумановската околиска управа до општинските управи на Околијата.

[43]) Ibidem, дело 7, лист 64.

[44]) Ibidem, дело 10, листови 50 и 51.

[45]) Василие Трбиќ, op. cit., свеска IV—V, страна 904.

од глад и болест во Бугарија (овде се подразбира и териротијата на Македонија — А. А.) вкупно умреле 182.000 жители (воглавно деца) што за 70.000 го надминало бројот на убиените бугарски војници во текот на Првата светка војна[46]).

Епидемиите продолжиле и по приврштувањето на војната, заради лошите услови за живот и постојано движење на војни единици од едниот на другиот крај на Македонија. По немање на касарни, српската војска била разместена по приватни куќи и со тоа епидемијата уште повеќе се проширила. И така, во 1919 година, покрај безработица, разбојништва и други неволи „населението го коселе епидемии"[47]).

Со прекратувањето на војната за македонскиот народ топрва настанале патила во бурните години непосредно по неа.

## II

## ПРИЛИКИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА ОД ПРОБИВОТ НА СОЛУНСКИОТ ФРОНТ ДО ИЗБОРИТЕ ЗА КОНСТИТУАНТАТА (СЕПТЕМВРИ 1918—28 НОЕМВРИ 1920 ГОДИНА)

Позиционата војна на Солунскиот фронт била водена од 20 декември 1916 година до 27 јуни 1918 година — кога започнало општо наступување на Источните војски од силите на Антантата кон Централните сили на овој фронт.

Во септември 1918 година кај Добро Поле и Сокол се пробиени позициите на Централните сили. Српската војска, што се бори во составот на силите на Антантата, стапува на делот од Македонија што го беше напуштила во есента 1915 година. Со потпишувањето на примирјето на 29 септември 1918 год. меѓу Бугарија и претставници на Источната армија е прифатено барањето на Бугарија, српската војска да не ги преминува границите на Бугарија, утврдени со Букурешкиот мир од 1913 година, туку окупацијата да ја извршат француски и англиски војски.

При повлекувањето на бугарската војска преку Македонија за Бугарија, голем дел од Македонците што биле во составот на бугарската војска, сосе оружје си останале по своите домови, но еден дел, заедно со комплетните бугарски единици заминале за Бугарија, плашејќи се за својата судбина, било затоа што не се одзвале во времето на мобилизацијата на српската војска во 1914 и 1915 година, (а такви ги имало на број 27.789[48]), било заради тоа што три години учествувале во борбите на Солунскиот фронт против српската војска и војските на Антантата. Овој страв подоцна се покажува како оправдан ,бидејќи српските власти

---

[46]) „Работнически вестникъ". од 3 септември 1919 година, цитиран кај М. А. Бирман. op. cit. страна 82.

[47]) Архив Војно-историског института — Београд, кутија 56, фасцикла 2. Извештај на Командата на брегалничката дивизиска област пов. Ђ. Бр. 1793, од 17 февруари 1919 година, до командантот на III армиска област; Четрдесет година. Зборник сећања активиста југословенског револуционарног радничког покрета 1917—1929 књига I, Београд, 1960, страна 141.

[48]) Архив Војно-историског института — Београд, пописник 4/3, кутија 73, фасцикла 2.

имале намера не само да ги интернираат семејствата на овие Македонци кои по еден или друг начин се огрешиле спрема српските интереси во Македонија, туку и да ги вратат пребегнатите Македонци воиници во Бугарија „макар и под вид на некоја кривична одговорност што би им се создала.”[49]).

Заради неизвесноста во која се наоѓал, македонскиот народ беше се исплашил и повлекол во себе, чекајќи што ќе се реши за неговата иднина на мировната конференција во Версај.

За тие две говини на неизвесност од 1919—1920, македонскиот народ страда сестрано, а големосрпската буржоазија, преку формираните четнички одреди, преку жандармеријата и полицијата прави се за да го денационализира и асимилира македонскиот народ[50]). како што пишува еден командант на дивизија од тоа време.

## 1. ЕКОНОМСКАТА ПОЛОЖБА ПО ПРВАТА СВЕТСКА ВОЈНА

Примитивното стопанисување пред балканските војни и економскиот хаос што најмногу дојдоа до израз во Македонија, беа уште повеќе комплицирани и влошени со војните што се водеа на македонска територија. „Првата светска војна остави во нашата земја длабоки траги особено во стопанството, кое кон крајот на војната беше наполно замрено поради политичкиот хаос во земјата, како и низа други фактори. Од 1918 година тоа сосема полека се обновуваше, што имаше тешки последици за работниците, кои беа подвргнати на најгруба експлоатација, бидејќи условите на работата беа многу тешки, а надниците нечуено ниски”[51]).

Трговијата е парализирана не само со војните дејствија туку и со дележот на Македонија, што особено се одразило на оној дел што бил припоен кон Кралството на СХС. Тој дел бил позадина на извесните трговски центри, како што било пристаништето и големиот увозен и извозен центар на Македонија — Солун. Позадина на Битола, исто така голем привреден центар во европскиот дел на Турција, биле областите што по Лондонскиот и Букурешкиот мир, влегле во составот на Грција и Албанија. Разурнувањата на Битола, не само што економски го упропастиле овој град, туку и населението се иселило за да се спаси од уништување.

Струмичката област, се до 16 — ноември — (27 ноември — Нов стил — А. А) 1919 година, не била приклучена кон територијата на Вардарска Македонија и стопански сосема била упропастена. И останатите погранични области на Македонија економски пропаѓале, со повлекувањето на новите граници.

---

[49]) Ibidem, извнштај на Командата на вардарската дивизиска област пов. Ђ. бр. 4683 од 4 мај 1919 година.

[50]) Ibidem, Кутија 56, фасцикла 2, Командата на Битолската дивизиска област, Пов. Ђ. бр. 2856, од 15 февруари 1919 година. Извештај за настроението на населението и неговото движење, упатен до командантот на III армиска област.

[51]) Јосип Броз Тито, Политички извештај ЦК КПЈ, V конгрес КПЈ, Београд, 1949, страна 18—19.

За економската стагнација на Македонија пишува Димитар Влахов, во својот труд „Македонија" каде ги изнесува причините и последиците од дележот на Македонија. Така, според него, сточарите од областа на Велес, Скопје и Штип, пред делењето на Македонија, стрижеле 60.000 овци и извезувале месо за Егејска Македонија. Со поставување на царински граници спрема Грција, се тура крај на тој извоз. Ист е случајот и со извозот на црвениот пипер што се извезувал од Ѓевѓелиско и Битолско. Овчарството многу пострадало со одземањето на пасиштата кои потпаднале под Грција. Сточарските производи и оризот, кои порано се извезувале преку Солун за Цариград и Албанија, не можеле да ги апсорбираат блиските пазари и затоа производството се намалило.

Производството на тутунот (во Вардарска Македонија—А. А) силно опаднало, заради скоро три пати пониските откупни цени по Првата светска војна во однос на оние пред војната. Заради високите транспортни трошоци, се покачени и цените на житото.

Домашната индустрија на волнени ракотврби, која особено била силно развиена во Прилеп (каде преку 1000 жени биле запослени во производство на килими, фанели, чорапи, јамболии и др.) замрела заради прекинување на извозот во Албанија.

Печалбарството, од кое порано влегуваа во Македонија знатни суми, е прекратено со забраната на Македонците да ја напуштаат Македонија[52]).

А пак „Животот по војната створи нечуена скапија, што во Малешевско беше несносна, а по причина што народот од оваа област е оддалечен од сегашните трговски центри, а предвојните (центри—А. А) се доделени на Грција"[53]).

Земјоделството, како основна привредна гранка во Македонија е растроено заради опустошувањата од војните, заради мобилизацијата на способната работна рака, а особено заради нерешеното аграрно прашање. Огромни површини земја се необработени. Македонецот, свикнат да биде сопственик само на она што ќе го купи со скапи, тешко спечалени пари, не ја презема замјата на чифликсајбиите, предвидувајќи дека таа нема да му се додели нему, туку на „заслужните во војната", како и што се обистинува подоцна со аграрната реформа и колонизацијата.

„Јужните краишта, по завршените едно по друго војни, претставуваат вистинска пустелија. Обработливата земја или е запуштена или во рацете на оние елементи кои во поранешните држави биле привилегирани[54]) (чифликсајбиите—А. А).

За некаква современа индустрија што би играла видна улога во стопанството не може ни збор да станува; во Македонија имало само 28 индустриски претпријатија[55]).

---

[52]) Димитар Влахов, Македонија,Скопје, 1950, стр. 287—289.

[53]) Јеремија Павловић, Малешево и Малешевци, Београд, 1929, страна 336.

[54]) Секула Зечевић, Сиромаштво Југославије, Београд, 1936, страна 32.

[55]) Јулијана Врчинац, Краљевина СХС, од уједињења до Видовданског процеса, Београд, 1956, страна 43. Во Словенија во 1918 година имало 509 индустриски претпријатија; во Хрватска 626; во Србија 718, а во Босна и Херцеговина 170.

По немање на продукти од прва неопходност се појавила глад во повеќе области на Кралството СХС, па и во Македонија. Најмногу барани продукти биле: житото, месото, шеќерот, солта и други. Заради вака нараснатата побарувачка, цените на продуктите скокнале до невидени размери. „Недостигот на продукти од прва неопходност, го искористуваат шпекуланти, кои од ден на ден ги покачуваа цените. Особено, кога со решението на Министерскиот совет во јануари 1919 година, е позволена слободна трговија. Во колку и ќе се појавела монополисана стока (сол, газија ќибрит, тутун) таа се продавала скришно, по многу високи цени[56]). Во март месец цените изгледаат вака: леб — 2.50 динари, месо говедско — 6 динари, маст — 10 динари, млеко — 2динари, шеќер—12 динари, кондури — 150 динари, облека — 1000 динари. Во споредба со овие цени, цените во 1914 година биле: леб — 0.30 динари, говедско месо— 1 динар, маст — 2 динари, млеко — 0,40 динари, шеќер — 1 динар, кондури — 25 динари, машка облека — 100 динари[57]). При вакви високи цени на продуктите за живеење, надниците на неквалификуваните работници, по 1918 година, биле сосема ниски и недоволни да ги задоволат најосновните потреби на работниците и нивните семејства. „Во некои индустриски гранки . . надниците на неквалификуваните работници беа 10—12 круни и 14 круни, т. е. два и пол до три и пол динари, а надниците на квалификуваните работници од 20—25 круни или 5—6 динари дневно, додека килограм леб во исто време чинеше динар и пол, а цените на животните намирници беа бескрајно високи заради разореното земјоделие и шпекулации што во тоа време беа во полн расцут"[58]).

## А) ШПЕКУЛАЦИИ, КРИУМЧАРЕЊЕ И ЦРНА БЕРЗА

Како сопатник на ваквата критична положба во прехраната, шпекулациите и криумчарењето, особено со Бугарија и Грција, достигнале големи размери. Оваа, неконтролирана од државата и непозволена трговија му нанесувала големи штети на трговскиот биланс на Кралството СХС, особено спрема Грција. Оваа аномалија идела оттаму, што цената на добитокот што го извезувала државата во Грција, паднала заради конкуренцијата на внесениот по нелегален пат добиток, на кој не се плаќала царина. Добитокот се купувал во главно на територијата на Штипскиот и Кумановскиот округ, што бил по нелегален пат внесуван од Бугарија. Прилеп станал голем центар на шверц со добиток, и преку Мариово и Битола бил префрлан преку границата за Грција—Солун. Со оваа работа најмногу се занимавале војните лиферанти од Велес, Прилеп и Битола. Тие, под изговор дека купуваат добиток за потребите на војската, биле снабдени за тоа со дозволи, но само еден мал дел од добитокот го предавале на државата, а поголемиот дел го претерувале за Грција. Грчките трговци имале депонирани пари кај трговците

[56]) Ibidem, страна 9—10.
[57]) Ibidem, страна 47.
[58]) Јосип Броз Тито, op. cit. страна 19.

од Битола и кога во Грција ќе купеле добиток од шверцерите, ќе им дале потврда на сумата што треба да се исплати на продавачите, а овие со тие потврди, подигале пари од означените лица во Битола[59]).

Недопуштената трговија со добиток зела такви размери што Министерството на прехраната и обнова на земјата на Кралството СХС, бара интервенција на Министерството војно, да се запре оваа појава. Во писмото упатено до Министерството војно меѓу другото се вели дека „секој ден од нашата земја во Солун се префрлуваат по 600—800 глави шверцуван добиток и тоа: волови, крави, коњи, овци и кози"[60]).

Секако дека сточниот фонд во Бугарија бил позапазен, бидејќи на нејзината територија не се воделе војни и затоа воглавно шверцуваниот добиток бил префрлан од Бугарија, па преку Македонија за Грција, „а за Бугарија пак, се шверцувале книшки за цигари и жито"[61]). За поткупливоста на пограничните органи Командата на III армиска област го известува Министерството на војската дека: „Според извештајот на командата на Битолската дивизиска област, сите жандари, полицајци и граничари земаат рушвет за шверцуваниот добиток за Грција, некој граничар Дукиќ, што се наведува како пример во извештајот, за својата слава потрошил 15.000 динари"[62]).

Каква корупција владеела воопшто кај државните органи најдобро може да се види од извештајот на Командата на граничните трупи од граничниот сектор спрема Грција. „Продавањето на добитокот и криумчарењето се врши на очиглед на општинските, полициските, привредните. царинските и другите државни власти. Причините за криумчарењето е страотната корупција (токму така стои во извештајот — А. А.) на населението, кое дошло до заклучок дека најрентабилна е трговијата и криумчарењето. Преку трговија и криумчарење се здружиле особено општинските власти, кои често биле и главни организатори во криумчарењето. „И понатаму продолжува:" Во денешните неиздрживи прилики за живот, парата е во состојба да направи се. Богатите трговци, чија стока се криумчари, ги спасуваат и ги извлекуваат од одговорноста пак нивните пари и тоа за срамота на државата и нејзиниот углед — сета срамна трговија и криумчарење заташкуваат и трагите ги уништуваат"[63]). Вака збогатените трговци можеле да купуваат за евтини пари земја што ја продавале Турците кои се селеле за Турција и да стројат убави куќи по градовите, додека населението требало да ги поднесува сите државни давачки и да ги исполнува обврските за војската.

---

[59]) Архив Војно-историског института... кутија 64, фасцикла 19. Министерство на трговијата и индустрија на Кралството СХС Т. н. бр. 1256, од 12 мај, Инспекторат — Скопје, до Командата на III армиска област.

[60]) Ibidem, кутија 61, фасцикла 2, Министерство на исхраната на Кралството СХС пов. бр. 140 од 2 декември 1920 година, до Министерството војно.

[61]) Ibidem, кутија 56, фасцикла 2, Извештај на Јован Бабунски од 12 мај 1919 до Командата на III армиска област.

[62]) Ibidem, кутија 64 фасцикла 19, Командата на III армиска област пов. Ђ. бр. 8024 од 11 декември 1920 година, до Министерството војно.

[63]) Ibidem, кутија 64, фасцикла 19, Команда на граничните трупи пов. бр. 96 од 15 мај 1920 година — Скопје, до Командата на III армиска област.

Зборувајќи за збогатувањето и неограничената власт на чиновниците во Македонија, еден народен пратеник на Демократската странка, во својот говор пред Народното собрание рекол: „Таму (во Македонија— А. А.) е подобро да се биде жандар отколку министер на внатрешните работи во Белград; таму е подобро да се биде шумар отколку министер на шумите; таму е подобро да се биде падар отколку министер на земјоделството и водите. Се е таму мо́жно и богато. Богато е затоа што е мо́жно и несовесно".[64]). За потеклото и составот на чиновниците што биле на служба во Македонија „Социјалистичката зора пишува": „Прва категорија, тоа се разни чиновници претседатели, општински писари, кметови жандарми и пандури — претставници на власта и на државата. Во таа категорија се наперкало она што во старите граници (на Србија А.А.) не можело да најде леб, со мал исклучок луѓе без квалификации и морални скрупули. Ги има и од робија, а ги има и што треба да бидат на робија. Покрај редовните приходи тие си создале разни други приходи како што се уцени, мито, доброволни прилози и тн."[65]).

Збогатувањето на шпекулантите и трговците било санкционирано и толерирано и од самата држава. Во март 1919 година Министерскиот совет донел одлука за слободна трговија во внатрешниот промет (освен за монополисани стоки) и премавнување на сите дотогашни централи, ограничувања, контингентирања, т. е. за слободно располагање со трговската стока. „Разгласувањето на слободна внатрешна трговија, разбирливо предизвикало воошушевување кај трговците и другите капиталисти"[66]). Поинаку не можело ни да биде во еден буржоаски систем, во една мала и истоштена од војната земја, каде експлоатацијата на природните богатства била давана на едриот капитал од странско потекло, додека „домашната" буржоазија, за да награба богатства се нафрлила да го експлоатира народот.

Оваа мерка била катастрофална за работничката класа заради зголемувањето на цените на производите, како што видовме понапред.

Подобро не стоеле ни чиновниците од оние гранки во кои немало можност за грабеж и корупција. Зголемените цени на продуктите им оневозможиле на чиновниците со пониски плати да се снабдуваат со истите. Учителите и учителките од Ресенско барале зголемување на месечните принадлежности како и додаток на скапија во висина од 16 динари дневно, без разлика на сите „заради големата и несносна скапија"[67])

Општа поплака на службениците од целата територија на државата на поскапениот живот, карактеристична била за првите години по свршувањето на војната. Ова се претворило во огорчување и протест од страна на недоволните службеници. „Огорчувањето заради нечуениот грабеж на сиромаштијата од страна на трговците, на сите без разлика, ги опфати веќе и погорните слоеви на средниот сталеж, така што вишите чиновници,

---

[64]) Стенографске белешке Народне скупштине Краљевине СХС свеска I, Београд, 1923, страна 332.

[65]) „Социјалистичка зора" број 49 од 18 јуни 1920 година.

[66]) Јулијана Врчинац, op. cit. страна 9—10.

[67]) Стенографске белешке Привременог претставништва Краљевине СХС, Загреб, 1921, страна 443.

професорите, лекарите и сл. со цела уста јавно го изразуваат своето незадоволство од денешната положба и дека. . . навистина не треба многу, па ова насобрано незадоволство и ова големо огорчување да ги преiде границите на позволеното"[68]). И за селаните индустриската стока била недостапна заради високите цени, додека за селските производи едно време биле нормирани цените[69]).

Како резултат на растроеното стопанство во текот на војната се јавила безработица во Македонија. „На кејот (во Скопје—А. А.) седат и сега безработни и пречат на минувањето"[70]) се чита во извештајот на Командата на местото за град Скопје. Во исто време за големата безработица во Скопје пишува и „Социјалистичка зора", според чиј напис имало околу 1.500 безработни. Безработицата од пошироки размери постојано била на дневен ред. Околу 500 монополски работници сеуште не стапиле на работа од привршувањето на војната поради тоа што магазините и работилниците се разурнати, а нови не се подигаат. И од оние што есента биле примени на работа, сега ги има околу 150 без работа. Голем број шивачи е исто така без работа; кога на ова ќе му се додаде поголемиот број од занаетчиските и земјоделските работници, тогаш со сигурност може да се каже дека во Скопје има околу 1.500 безработни работници. На овие луѓе никој не им дава никаква помош, оставени се сами на себе, во нивните домови е толкава беда што е страшно дури да се погледа.

А бидејќи безработицата ја зафати целата земја, секојдневно доаѓаат групи безработни работници од целата земја барајќи работа. Буткани од безработицата и гладот тие патуваат без секакви средства и по патот страшно страдаат. Никој за нив не води сметка да им пружи најнужна помош во патувањето. Често пати немаат ни сув леб да се нахранат, аноќуваат на улица или на земја по булевардите, Колку од нив по овој начин пропаѓаат лесно може да се погоди. Организациите се слаби да им ја дадат потребната помош, а државата не сака да создаде азил за преноќување и берза на трудот, за да им ја ублажи на овие луѓе бедата"[71]).

## Б) СМЕНУВАЊЕТО НА ПАРИТЕ

Ова прашање во Македонија беше најтежот стопански проблем, почнувајќи од балканските војни па се до 1919 година. Војните носеа економско упропастување на Македонија, а честите промени на државите со различна валута обусловуваа врвна точка на експлоатацијата на населе-

---

[68]) Државни архив НР Б и Х. Земаљска влада, број 243, 1919, цитирано кај Драгослав Јанковић, Друштвени и политички односи у Краљевству СХС уочи стварања Социјалистичке радничке партија Југославија (к) — Историја XX века, зборник радова I, Београд, 1959, страна 29, издање Института за друштвене науке.

[69]) Стенографске белешке Привременог народног претставништва Краљевине СХС, Загреб, 1921, страна 443.

[70]) Архив Војно историског института, кутија, 61 фасцикла 2, Команда места пов. бр. 765, од 20 септембра 1920 године — Скопје.

[71]) „Социјалистичка зора" број 14, од 17-III-1920 година.

нието, на еден така очигледен начин. Во време од 6 години (1914—1919) неколку пати се менувале официјалните платежни средства во Македонија, не сметајќи ги и оние валути што биле внесувани и од други држави преку војските, било од едната или од другата страна на државите, кои војувале меѓу себе на македонска територија. За какви не парични единици, по пат на реквизиција или проста купувачка, ги давало населението своите производи што морало да ги дели од своите најнужни потреби во текот на војните и примирјата во овие 6 години.

Турските лири биле прибирани за динари; динарите за левови и пак левовите за динари, и тоа секојпат по таков курс што ја намалувал за 50 проценти номиналната вредност на претходните валутни ефективи.

Уште веднаш, со идењето на бугарските власти во Македонија, во 1915 година, прва работа што ја извршиле, тоа било определувањето на курсот на динарите во левови. Кумановската окружна финансиска управа со писмо бр. 464, од 11 декември 1915 година, пратила распис до кметовите на општините, дека српските динари ќе се примаат за данок и други државни давачки, по курс од 50 проценти од нивната номинална вредност. При исплатувањето плати на чиновниците во српски динари, се пресметнувал еден динар за 65 стотинки[72]). Од ова очигледно произлегува дека биле засегнати интересите на народот, т. е. кога ѝ давал динари на државата, тие се пресметнувале по помала вредност во однос на левовите, а кога прима од државата, вредноста на динарот била поголема за 15 стотинки. Замената на динари со левови станала во текот на 1916 година, но пак на штета на народот од Македонија. Во телеграмата бр. 75 од 25 февруари 1916 година, од Окружната финансиска управа во Куманово, пратена до кметот на Кумановската градска општина се наредува: „Врз основа на телеграмата на господинот министер на финансиите од 20-II-1916 година под бр. 520 се молите, господине кмете, да му разгласите одново на населението од Вашиот град дека курсот на српските сребрени динари е 65 стотинки за еден динар, а на никлените и книжните (динари А. А.) 50 проценти од номиналната вредност"[73]). Во трет акт, пак од горната установа, краен рок за замена на парите бил определен до 31-XII-1916 година. Во актот се вели: „Од 1 ноември 1916 година се запира прометот на српските сребрени динари. До 31 декември 1916 година секој треба да ги предаде во банките (и да прими А.А.) за еден динар 50 стотинки. Кај кого ќе се најдат несменети пари, ќе бидат конфискувани"[74]).

Покрај левови и динари, на територијата на Македонија, циркулирале турски лири, австриски круни, француски франци и др.

Користејќи се со хаотичната положба во финансиите во повоениот период, едрите шпекуланти сееле паника по однос на курсот при замената на парите помеѓу народот и ги откупувале разните валути под нивните вистински и номинални вредности и по тој начин се збогатувале за многу кратко време.

---

[72]) Државна архива на НРМ, Македонска војно-инспекционна област, Кумановска околија, дело 11 лист 5.

[73]) Ibidem, дело 11, лист 8.

[74]) Ibidem, дело 11, лист 54.

Растројството во стопанството било предизвикано и од приливот на страна валута, а особено на австриски круни, што биле уфрлувани преку границата во повоениот период и допреле и на територијата на Македонија. Книжните круни биле печатени во Австрија и Унгарија во големи количества без да имаат реално покритие и со тоа се внесувал хаос во, и без тоа несредната, финансиска положба. Преку шверцовите што ги споменавме погоре, од Бугарија биле внесувани левови и државата наредила левовите да се маркираат (жигосаат). Во периодот за кој зборуваме, народот од Македонија сеуште не бил сигурен како ќе се развиваат политичките настани во иднина; од друга страна се пуштале гласови дека Македонија можеби пак ќе потпадне под Бугарија и затоа луѓето noселе сосема мали суми левови на маркирање.[75]). И кога во март 1919 година била извршена замената на левовите со динари[76]) немаркираните левови не биле примани за размена така што и денеска може да се најдат кај извесни луѓе не само левови туку и друга странска валута од она време[77]). Штетата и од ова била доста голема за куповната моќ на населението. При оваа последна замена за 100 лева, државата давала 50 динари. Загубите за народот биле поразни. Пратеникот Милутин Станоевиќ, во својот говор во Привременото народно претставништво оваа положба одлично ја илустрира со оваа констатација: „Ние заваривме во Србија околу 32 милиона лева (не знаеме дали ова не се однесува и на Македонија, но споредбата мора да биде иста во однос на загубите при размената А.А.) Лев, тоа е пара во злато. А тие (Бугарите, А. А.) наши 100 динари примале од народот за 50 лева, а денеска за 50 лева не може да се добие повеќе од 20 српски динари. Спрема тоа, оној што имал 100 динари српски во 1915 година, денеска има и располага спрема тоа со 20 динари"[78]). Друг коментар за ова не е повеќе нужен, бидејќи за 5 години, куповната моќ на народот се намалила за 75 проценти.

## В) НЕПРАВЕДНА РАСПОДЕЛБА НА ВОЕНИТЕ РЕПАРАЦИИ ВО ОДНОС НА МАКЕДОНИЈА

Иако од македонското население се одземале по пат на реквизиции или по пат на мобилизирање, и просто отимање прехранбени продукти, добиток, коли, и друго, иако бил разурнат голем број села и градови, од сите војски што војувале на теренот на Македонија, почнувајќи од балканските војни и Светската војна, кога се делеле репарациите на населението од постраданите области, за Македонија скоро ништо не било дадено.

---

[75]) Архив Војно истор. института. . ., кутија 56, фасцикла 2, Брегалничка дивизиска област пов. ђ. бр. 1693, од 8 фебруари 1919 година, до Командата на III армиска област.

[76]) Јулијана Врчинац, op. cit. страна 59.

[77]) На авторот му се познати случаи кога во стара Југославија деца од Злетово се играле со цели снопчиња книжни левови.

[78]) Стенографске белешке Привременог народног претставништва, свеска1, Загреб, 1919, страна 120.

Само од територијата на Брегалничката дивизиска област, бугарската војска беше одзела 2000. коли сосе запрежен добиток.[79])

Кога по војната од пристигнатите репарации се делел добиток на постраданите области, за Македонија не било ништо дадено. По тој повод во Привременото претставништво имало чести прашања од страна на некои пратеници, упатувани на министерот одговорен за расподелба на репарациите. За тоа прашање, пратеникот Тома Поповиќ, во Привременото претставништво го критикувал министерот за расподелба на воените репарации дека на Стара Србија и Македонија ништо не им се доделило, иако истите биле ограбени од Бугарите. Во одговорот, министерот потпретседател, др- Антон Корошец набројува, колку лопати и брашно било раздадено; колку канцеларии биле отворени во Македонија, но пратеникот Поповиќ, незадоволен од одговорот, вели: ,,Јас не сум задоволен од одговорот на господин министерот. Јас го прашувам за добиток, а тој ми одговара за брашно. Не сум доволен ни од отворање на канцеларии во Нова Србија, бидејќи ние бараме добиток а не канцеларии". Понатаму, во истиот говор се констатира дека две пратки од 9.502 глави добиток поделени биле на окрузите: Подрињски, Ваљевски, Смедеревски, Белградски, Пожаревачки и Краински, (Неготин, А. А.) но за Македонија не било доделено ниту едно грло. На тоа истиот пратеник ставил приговор и заклучил со зборовите: ,,Јас можам да кажам дека господата министри не се способни да одговорат на ова прашање и се гледа дека во ова прашање владее еден хаос."[80]) За одбележување е дека само за 6 месеци по склучувањето на Нејскиот договор, Бугарија им испорачала на Романија, Грција и Кралството на СХС, 70.825 глави добиток,[81]) од кои на Македонија ништо не и било дадено.

Министрите се изговарале, еднаш дека добитокот бил многу угоен и не можел да патува далеку, а вторпат, дека бил сосема слаб и пак не можел да издржи да патува во подалечни области.

Од доделената помош за ,,војната сиромаштија", за Македонија или ништо не се давало или се давало сосема малку. Така, за Битолскиот округ биле доделени 25.000 динари за храна, а за обнова на згради. 74.000 (иако беше најмногу разурната А. А.); за Скопскиот округ 10.000 динари за храна, а за обнова ништо; За Тетовскиот округ за храна, 10.000 динари, а за обнова — ништо; за Тиквешкиот округ за храна 12.000, за обнова на згради 221.936 динари; За Брегалничкиот округ за храна — ништо, а за обнова 6.160 динари и за Охридскиот округ за храна ништо (иако е тој сосема пасивен), за обнова 17.600 динари. Во споредба со помошта што е дадена на окрузите во Србија, за Македонија овие суми биле минимални. Така за Врањскиот округ биле отпуштени за храна 50.000 дин., за обнова 308.000 динари; За Нишкиот

[79]) Архив Војно-историског......., кутија 56, фасцикла 2, Брегалничка дивизиска област пов. Ђ. бр. од 15 февруари 1919 година, до Командата на III армиска област

[80]) Стенографске белешке, свеска II, Загреб, 1920, страна 949—950 и 996.

[81]) М. А. Бирман, op. cit., страна 344.

округ за храна 25.000 дин., за обнова 149.000; з. Топличкиот округ за храна 50.000 за обнова 306.504 динари (навистина овие окрузи беа опустошени во топличките настани во 1917 година А. А.)[82])

Никој не се грижел и за семејствата чии членови беа загинале борејќи се во составот на српската војска. Тоа го одбележува и командантот на Брегалничката дивизиска област во точка 4 од извештајот упатен до Командата на III армиска област.[83])

Одборите што биле образувани за доделување помош работеле неисправно и неправилно: „Се случуваше тие одбори да доделуваат продукти за живеење, добиени од дирекциите за воен плен, или од странски мисии, на луѓе што немале потреба од истите"[84]). „Растурање без никаква контрола на војниот плен и разни продукти: облека и обувки добиени од Америка, неправилна расподелба на разни предмети добиени од Германија како репарации, бидејќи репарации добиваа исклучиво оние кои однапред се обврзувале дека ќе ја поделат добивката со министерот, односно пратеникот и агентот на чаршијата, кој му издејствувал репарација, како и корупции при досудување војната штета; необезбедување на семејствата и инвалидите што пострадале во војната, сето тоа предизвикуваше незадоволство кај широките маси на Србија, Македонија и Црна Гора"[85]) вели во своите записки др. Иван Рибар.

Воопшто, животниот стандард на луѓето во Македонија во споредба со животниот стандард и начинот на живеењето на луѓето од Србија и Војводина бил многу понизок за сето време на постоењето на стара Југославија. Пратеникот Василије Трбиќ, можеби пак од свои побуди, но сепак во Скупштината го констатира тоа на овој начин: „Кога би дошол објективен човек во Јужна Србија (читај Македонија А. А.) и би го видел животот на селанецот, тој би дошол до овој заклучок: Кога селанецот од Јужна Србија би живеел така, како селанецот од Шумадија, тој би банкротирал во рок од три месеци, а кога би живеел како селанецот од Војводина, тој би банкротирал во рок од 15 дена. Од така сиромашен народ се земаат пари и се купуваат луксузни автомобили и тоа по три-четири за да се изрази и на тој начин, фигуративно, благостостојбата во Јужна Србија и нејзината многу јака економска положба"[86]).

## 2. ГРАБЕЖИ И РАЗБОЈНИШТВА

Грабежите и разбојништвата биле социјално зло во Македонија уште од времето на турското ропство. Бројни разбојнички банди, воглавно составени од албански елементи го уценувале, го грабеле и го убивале македонското население. Вакви појави се секојпат придружници

[82]) Јулијана Врчинац, op. cit. страна 22—23.

[83]) Архив — Војно-историског института, кутија 56, ф. 2. Извештај пов. Ђ. бр. 1693, од 26 јануари 1919 година — Штип.

[84]) Јулијана Врчинац, op. cit. страна 22.

[85]) Др. Иван Рибар, Политички записи — 1, Београд, 1948, страна 131.

[86]) Стенографске белешке, година IV. књига II. Београд?, страна 89.

на слаба внатрешна безбедност, кога властите или не сакаат или не можат да го обезбедат имотот и животот на населението.

Во последната година од Првата светска војна од бугарската војска имало се почести дезертирања. Најмногу дезертирале Турци и Арнаути и облечени во војнички униформи, полесно вршеле грабеж на добиток.[87]) Грабежите и разбојништвата се засилиле кон крајот на 1918 година и траеле се до 1921 година, т. е. до разграничувањето меѓу новосоздадената држава на СХС и Албанија од каде најмногу доаѓале качачки банди и пак се враќале со заграбениот плен. На честите грабежи им идела на рака политичката ситуација во Албанија, која била повеќе од хаотична во споменатите години. По прогонувањето на австриските и бугарските војски од Албанија, истата била окупирана од француски, англиски, италијански и српски војски помогнати од Есадови приврзаници. На тој граничен сектор (спрема Албанија, А. А.) бил образуван и специјален фронт кој се делел на три сектори.[88]) Пропагандите, разни струи и влијанија, допирале и на територијата на државата СХС и ги опфаќале албанските малцинства, кои, ако биле вклучени во движење спротивно на интересите на српската буржоазија, а често предизвикувани од српската војска што го држела граничниот сектор, го изливале својот гнев над македонското население, вршејќи грабежи и убиства. Српската војска, како единствена организирана сила во новосоздадената држава во тој период, не била способна насекаде да заведе ред и безбедност, иако буржоазијата, уплашена првенствено од револуционерниот бран, како резултат на незадоволството на народите на Југославија, надавала очајни повици за испраќање на српски единици да го задави тоа движење. Така, и во Македонија јавната безбедност од 1918 (кон крајот) па до 1921 година, била толку загрозена, што им се овозможувало непречено на разбојничките и пљачкашките банди, составени од Албанци од Албанија и оние што живееја на територијата на државата на СХС, како и на мали разбојнички групи што неконтролирано навлегуваа од Бугарија, да вршат уцени, грабежи и убиства. Отпрвин, во почетокот на 1919 година, качаците го ограбувале подеднакво и македонското и муслиманското население, но подоцна се ограничиле на тероризирање и грабење само на македонското и влашкото население.[89]) Најголеми и најмасовни грабежи и насилија се вршеле во западниот дел на Македонија, и тоа: во Охридско, Дебарско, Кичевско, Гостиварско и Скопско. На 15 јуни 1919 година, една качачка банда грабнала од селото Никифорово 280 глави говеда. Од учестените напаѓања и грабежи, населението од селото Горно Еловци, било принудено да се пресели близу до Гостивар.[90]) Есадовите приврзаници — Албанци, униформисани и приклучени кон српската војска, снабдевани и плаќани од неа за да се борат против италијанските

---

[87]) Државен архив на НРМ, Македонска войно инсп. област, Кумановска околија, дело 12.

[88]) Архив Војно-историског института, кутија 56, фасцикла 2.

[89]) Ibidem.

[90]) Стенографске белешке, свеска III, 1920, Београд?, страна 7—8,

аспирации во Албанија, биле распуштени и недисциплинирани, и зарди слабата плата и снабдување, често ги пљачкосувале селата Долни Дебар и Голо Брдо, така што тамошното население се разбегало. На 2 ноември 1919 година била нападната куќата на вдовицата Велика Неделкова, која ја онесвестиле со удари со кундаци, зашто се спротивставила на неморалните намери на Албанците спрема нејзината ќерка.[91]) На 11. VI. 1919 година, качаците нападнале на селото Горно Еловци и отерале 124 овци, 24 глави говеда и 5 коња. Пак во месец јуни, за 24 часа, група од 80 качаци Арнаути грабнале од селото Шипковица 100 глави говеда и 400 овци. Населението македонско од Тетовско ја моли власта да го заштити и изјавува дека ќе се исели.[92])

Заради несигурноста на патиштата од постојаните напади на качачките групи, трговијата во спомнатите области скоро сосема замрела. Качаците ги пресретнувале трговците, им ја грабеле стоката, парите и коњите, а честопати ги убивале и самите трговци. Качаци го пресретнале меѓу Охрид и Дебар, трговецот Цене од Дебар, кој носел 100.000 златни динари своина на дебарските трговци, со кои пари требало да им купи стока, го отепале и му ги зеле парите. Пак на 11 јуни 1919 година, меѓу Гостивар и Маврови анови, биле нападнати трговци од Дебар, кои носеле стока од Скопје, им одзеле десет коња и едно магаре сосе товарите купена стока, како и 2.000 динари во готово.[93]) Не можејќи да ги поднесува секојдневните зулуми од качаците, населението и овчарите од Тетовскиот округ започнале да се преселуваат на територијата меѓу Скопската, Велешката и Кичевската околија, но и тука качаците вршеле убиства и грабежи.[94])

Најмногу, грабежи и разбојништва, намјногу убиства и уцени извршил, со својата качачка група, прочуениот разбојник Каљуш од селото Зајас — Кичевско. Прв голем грабеж, Каљуш извршил од Власите сточари на бачилото Шипочани. Од таму зел 3.000 турски лири, нанизите на жените и отепал петмина луѓе. Пред самата есен во 1920 година, го нападнал влашкото бачило Мукос, оддалечено смао 15 километри од Прилеп, зел 2.000 наполеони во злато и отепал неколку Власи. Најголем обир Каљуш извршил над населението од Галичник. На 22 октомври 1920 година, со група од 150 качаци, Каљуш го опколил Галичник и ограбил 30 куќи. Од селото одвел четворица најбогати луѓе, четири деца и го уценил селото со 5.000 турски лири; ја запалил општинската зграда и неколку други куќи, а во судирањето со жандарите загинал командирот на жандармериската станица.[95]) Грозна била полож-

---

[91]) Архив Војно-историског института, кутија 60, фасцикла 3. Министерството на војската и морнарицата пов. Ђ. о. бр. 41603, од 13 ноември 1919 година, Белград, до командантот на III армиска област.

[92]) Ibidem, кутија 57, фасцикла 10.

[93]) Ibidem.

[94]) Ibidem, кутија 58, фасцикла 1. Околиски началник на Скопска околија, бр. 12843 од 27 јули 1920 година до началникот на Скопски округ.

[95]) Василије Трбић, од cit. страна 911; Архив Војно-историског института, кутија 61, фасцикла 2 и кутија 62 фасцикла 1, телеграма број 1130 од командантот на подримските трупи, до командантот на III армиска област; Извештај од Левиот отсек на албанскиот фронт пов. бр. 463, од 21 ноември 1920 година.

бата во краиштата каде населените места биле подалеку од поголемите градови и поглавните патишта. Галичката околија најмногу била ограбувана и тероризирана. Радован Огњановиќ, професор во Скопската учителска школа инаку родум од Галичник, на 16 октомври 1920 година интервенирал во едно писмо до командантот на III армиска област да го заштити населението. Во писмото се изброени грабежите што станале од 26 септември до 12 октомври, т. е. за неполни 20 дена. Така, во писмото се вели: „На Димо Филиповиќ и неговите другари од Галичник им отерале (качаците А. А. )500 овци; веднаш потоа на Наке Трпковиќ и другарите, на три километра од селото Галичник, дење, им е отерано 500 овци; утредента на истиот и од истото пасиште, отерани му биле и преостанатите 700 овци. По ден два, на патот Галичник—Маврово, отерани четири галички коња. Потоа, ограбени 10-мина, галичани. Ѓоре Марковиќ и неговата мајка, во еден ист ден поодделно ограбени „до гола душа". На патот Гостивар—Маврово отерани од државната комора 200 глави едар добиток. Шестмина луѓе од Маврово кои терале товари жито за Галичник, заклани и ограбени, а коњите им отерани. Во селото Беличица дење влегле 60 вооружени Арнаути и одзеле храна од населението колку што можеле да носат. Од селото Росоки, со ќотек им ги изнудиле од побогатите селани сите пари — 50.000 динари. На патот Тресонче—Кичево бил отепан Данило Брадиновиќ и неговиот 16-годишен син, а по убиството труповите им биле исечени на парчиња и коњите одземени. Покрај тоа, се вели во писмото, мнозина од водачите на разбојничките банди праќаат писмени пораки до селата барајќи големи суми пари и заканувајќи се дека ќе ограбат се до гола душа и ќе отепаат се што ќе најдат, ако не им бидат донесени бараните пари..."[96])

Освен во западниот дел, грабежи се вршеле и во источниот дел од Вардарска Македонија. Помали групи, составени од Македонци емигранти, се префрлале од Бугарија, користејќи го хаосот и слабата безбедност и вршеле грабежи, а потоа пак се враќале назад во Бугарија каде власта исто така била слаба да ги зема на одговорност.

Кон крајот на 1918 година била ограбена црквата во селото, Страцин — Кратовско. Во март 1919 година, на селанецот Арсо Коларски од селото Стражанци — Св. Николско, група разбојници му одзеле 50 турски златни лири и 20.000 книжни лева. На 8 април 1919 година, жестоко бил мачен и ограбен видниот селанец Тодор од селото Липа — Тиквешко, а ќерка му и снаа му биле изнасилени. Групата разбојници што го извршила ова недело, била облечена во униформи на бугарската војска, но подоцна се докажало дека разбојниците биле Ване Арсов и Андон Митев од селото Сулдурци Радовишко кои со својата тајфа ја преминале границата од Бугарија, го извршиле грабежот и пак се вратиле назад. Во пролетта 1919 година биле ограбени Турци од селото Липец — Кочанско; пак во истата пролет, по садистичко измачување и бодење со ножови, биле ограбени Ефрем и неговиот син од селото Дренак — Кратовско. Од нив разбојниците зеле 50 турски лири и 25.000

[96]) Архив Војно-историског института, кутија 63, фасцикла 15.





книжни лева. Во ноември 1919 година ограбени биле Власите браќата Никола и Штерјо од с. Чашица — Кратовско. На Турчинот Ракип Алил, од селото Турско Рудари — Кратовско разбојниците му зеле 70 турски златни лири и 200 динари. Во пролетта 1920 година бил ограбен Димчо Челебија и неговите другари, кога се наоѓале во влашките колиби на ВАК' В — Кривопаланечко. Втор пат, по големо измачување, на истиот Димчо Челебија и на неговиот другар, разбојниците им зеле 72 турски лири златни и 50.000 книжни лева, а и по трет пат бил обран, а потоа убиен Димчо Челебија во „вакавските колиби".

Грабежите продолжувале и во 1921 и 1922 година и за тоа време имало грабежи во Долни Балван — Штипско, Пеширово — Св. Николско, Јакимово — Кочанско, Кјоселери — Св. Николско, од влашките колиби на Чатал — Штипско и др. Во Штипско се појавиле и разбојнички групи составени од Јуруци, кои го ограбувале месното население и се криеле кај турски семејства.[97])

По примерот на овие разбојнички банди се повеле и некои припадници на српската војска и граничните трупи, кои се однесувале спрема Македонија и спрема нејзиното население како спрема непријателска окупирана земја, та штом не можеле да го заштитат населението од грабежите што ги вршеле разбојничките групи, тогаш и тие пошле по примерот на овие.

По тој повод, Командата на III армиска област со писмо пов. Г. бр. 2309 од 19. V. 1919 година, упатено до командата на Брегалничката дивизиска област, повикувајќи се на извештајот на својот потчинет, војводата Јован Бабунски, известува дека војниците од 23 пешадиски полк, грабеле селани пазарџии, пресретнувајќи ги на штипскиот мост на река Брегалница. За една вечер ограбиле 2.000 динари. Вооружени војници од истиот полк влегле во куќата на некој селанец и му зеле 30.000 динари.[98]) Во друго едно писмо, пак на Командата на III армиска област, упатено до VII коњички полк, се укажува дека војници коњаници, поставени да го осигуруваат патот Скопје—Тетово (од разбојници А. А.) пресретнувале патници и ги ограбувале.[99]) И граничарите се служеле со инквизиторски средства за изнудување некои признанија и пари. Командантот на Битолската дивизиска област полковникот Васиќ, со телеграма бр. 1367, го известува командантот на III армиска област дека: „Началникот на Битолскиот округ со писмо пов. бр. 101 од 25 јануари 1920 година, известува дека при претресувањето на селаните од селото Витолишта (Мориовско, А. А.) од страна на водникот на

---

[97]) Ibidem, кутија 56, фасцикла 2, извештај од Јован Бабунски, од 24 октомври, 7 ноември и 2 декември 1919 година, до командантот на III армиска област; кутија 58, фасцикла 6, Командата на Вардарската дивизиска област пов. Ђ. бр. 4410, од 9 јуни 1920 година, до командантот на III армиска област; Командата на граничните трупи пов. ђ. бр. 1216, од 30 август 1920 година; Кутија 60, фасцикла 12, записник од конференцијата на окружните началници одржана на 16 и 17 јуни 1920 година, пов. Ђ. бр. 2737 од 21 јуни 1920 година; Правителството на Стамболийски и македонското освободително движение, май 1923, страна 59—62.

[98]) Архив војно-историског инситтута, кутија 57, фасцикла7.

[99]) Ibidem, кутија 61, фасцикла 2, писмо од командантот на III армиска област пов. ђ. бр. 6280, од 20-IX-1920 г., до командантот на VII коњички полк.

граничната чета истите биле тероризирани на тој начин што ги терале да се наведнуваат над оган и во него фрлале барут, по кој начин им изнудувале признавања и им земале пари"...[100])

Овие насилија и грабежи продолжувале неколку години по ред и му тежеле на населението од Македонија, па станале предмет на интерпелации упатени до Министерството на внатрешни работи на Привременото народно претставништво. Пратеникот Александар Павичевиќ по тој повод го рекол следното: „Ние, народните пратеници од Јужна Србија (читај: Македонија — А. А.) ја имаме таа лоша судбина постојано да зборуваме само за јавната безбедност во тој крај, а која таму никако не постои од 1918 година, т. е. откако сме се ослободиле па се до денеска. Зборот анархија би бил слаб кога би сакал со него да ја окарактеризирам положбата на јавната безбедност во тој крај... На господинот министер повеќе му се важни куглиците (гласачки, А. А.) отколку нашите глави [...] Понатаму пратеникот Павичевиќ, зборувајќи за Тетовскиот округ вели: „за многу кратко време разбојниците отераа преку 150.000 овци".[101])

Во апелите упатени до војните и цивилни власти, како и во констатациите за јавната сигурност во Македонија современиците истата ја срамнувале со јавната безбедност од времето на владеењето на Турците во Македонија, па велеле дури дека е и полоша. Професорот Р. Огњановиќ, во наведеното понапред писмо упатено до командантот на III армиска област, уште во почетокот на писмото вели: „...За изненадување на целиот народ настапи една ужасна положба каква што луѓето не помнат никогаш во времето на турското владеење."[102]) И кога дури и Василије Трбиќ, инаку човек на режимот во она време, најлошо се искажува во своите мемоари за јавната безбедност во Македонија, навистина тешко може човек да си претстави полоша ситуација. Зборувајќи за разбојникот Каљуш, Трбиќ вели: „Бев револтиран од големата немарност на нашите власти, а од која немарност произлегува слабост, чиј резултат беше немање сили да се уништи еден разбојник и да му се оневозможи злосторничката дејност, и нашата држава, во однос на личната и имотна безбедност, полека паѓа на нивото на Турција во навдечерието на нејзиниот последен издив на Балканот."[103]).

## 3. МЕТОДИТЕ И ФОРМИТЕ НА ДЕНАЦИОНАЛИЗАЦИЈАТА И АСИМИЛАЦИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА

Македонскиот народ од Првата балканска војна очекуваше ослободување од турскиот јарем, бидејќи и тој беше поднел огромни жртви за урнување на деспозизмот во Турција, во национал-револуционерните борби. По балканските војни, во секој дел од Македонија се применуваа

---

[100]) Ibidem, кутија 62, фасцикла 1.

[101]) Стенографске белешке Привременог народног претставништва краљевине СХС, свеска V, страна 634, Загреб, 1921.

[102]) Архив Војно-историског института, кутија 63, фасцикла 15.

[103]) Василије Трбић, op. cit. страна 911.

посебни уредби и посебни методи на управување со цел да се денационализира македонскиот народ во што покусо време. „По свршената војна (Балканската — А. А.) Владата (српска — А. А.) ги поставува ослободените и обединети краишта „лулка на нашата држава" (подвлеко. Ч. А. П.) (. . .) во положба на окупирани колонии. За нив беше прогласена посебна уредба, составена од самата влада. Таа уредба им даваше неограничена власт на полициските органи и според некои свои одредби, ги носеше во себе првите зачнувања на она зло што еден режим насекаде го инаугурира, никулците на корупцијата. Со правата што ги даваше уредбата, со чиновништво кое — освен чесни исклучоци — не беше свесно за својот позив и за својата мисија во почетокот на новиот живот во ослободените краишта, започна управата во тие краишта. (. . . ) Таа е оличена во името „полициски режим" во Јужна Србија" (подвлекол Ч. А. П.). А всушност што претставува тој режим, тоа го знае само она население кое живеело под него".[104]). И во првите години по свршувањето на Првата светска војна продолжи да се владее во Македонија со тие специјални уредби. „Кралството на СХС, претставуваше држава со различно законодкавство. На територијата на потесна Србија, важеа едни закони, во Македонија специјални уредби"[105]).

Уредбите за Македонија се донесле без учеството на претставници од Македонија. Против таков однос спрема Македонија зборува во Привременото претставништво, народниот пратеник Антоније Тодоровиќ. кој меѓу другото вели: „Оние кои беа во управата, а не целиот народ, тоа го подвлечувам, место да не примат како рамноправни браќа, тие не поставија во подредена положба. [. . .] Се донесуваа ууредби без нас а за нас. Тоа не болеше, заради тоа што тие уредби не се донесуваа во духот на нашите потреби и прилики"[106]). Во новата државна заедница, положбата си останала иста, само што јавната безбедност била полоша и корупцијата зела широки размери. За тоа Колишевски Лазар вели: „Политиката на великосрпската хегемонистичка буржоазија, спрема Македонија, започната уште од 1912 година, остана непроменета во новосоздадената версајска Југославија по Првата светска империјалистичка војна и се сведе на груб терор, отворено ограбување и корупција. Ограбувачката политика што ја спроведуваше бескрупулозно великосрпската буржоазија, со помошта на жандарми, разни „државни комитети" и сл. беше усмерена исклучиво кон нејзиното збогатување"[107]).

Како што нагласивме порано, српската војска и жандармерија не беа достатни за да ја обезбедат власта на буржоазијата, особено кога се има предвид дека во тие години одгласот на Октомвриската револуција беше ја опфатил скоро цела Европа, во која штрајковите и револуциите ја стреснаа едрата буржоазија. Додека да се расчисти ситуа-

---

[104]) Чед. А. Поповић, Уредба о пријоритету и организација „Уједињење или смрт", „Нова Европа", књига IX бр. 1; 1920, страна 7.

[105]) Јулијана Врчинац, op. cit. страна 55.

[106]) Стенографске белешке Привременог претставништва.... Загреб, 1920, страна 539—540.

[107]) Лазар Колишевски, Политички извештај на ЦК на КПМ, реферат одржан на I конгрес на КПМ, Скопје, 1949, страна 29.

цијата, додека да се привршат мировните договори и да се создадат услови за стабилизирање на буржоазијата, на територијата на Југославија беа стационирани војни единици од силите на Антантата, во прв ред од Франција и Италија. Во Македонија, во месец февруари, 1919 г. на територијата на Брегалничката дивизиска област се наоѓале овие странски војни единици.

I. Француски: Во Велес (денешен Т. Велес) — Команда на градот, амбуланта бр. 57, интендатура и еден баталјон колонијални војски. Во Градско еден баталјон колонијални војски; во Дреново — една чета, во Миравци послаби делови; во Ѓевѓелија исто така послаби делови.

II. Грчки: Во Дојранска околија се наоѓале делови од XIV грчка дивизија и тоа: во Милетково и Смоквица артилерискиот полк од дивизијата[108]). Француски војски имало и во Струмица и тоа од колонијалната пешадија на број 150 војника[109]).

III. Во Прилепско и Битолско биле стационирани италјански војни единици. Овие единици му правеле пакости на народот, напаѓале на жени и вршеле грабежи во Прилепско, каде заради тоа дошло до судирање со месното население и имало жртви, а во градот Битола ги уривале куќите и го гореле дрвениот материјал. Италијанските единици вршеле пропаганда дека областите што ги држеле тие ќе потпаднале под Италија[110]).

Населението од Македонија се наоѓало во мачно исчекување — што ќе му донесе иднината. Од современите извештаи разбираме дека кај населението владеел страв, потиштеност, повлеченост, — недоверба кон новата власт. Така, војните власти сретнувале тешкотии во изнаоѓање на луѓе од месното население за формирање известувачка служба на теренот и во извештаите се жалеле дека: „Немајќи наши луѓе, принудени сме да избираме повереници од месното население кои е сеуште недоверчиви бидејќи војната сеуште не е дефинитивно свршена и не се одредени постојани граници. Затоа Македонецот е резервисан и недоверчив и сеуште не може да се употреби како сигурен повереник. Се што ќе соопшти треба да се прима со резерва. . . не се работи од патриотизам"[111]).

Интересни се извештаите на командите на воените единици во составот на III армија, во кои, некаде реално, а некаде сосема тенденциозно или можеби од недоволна обавестеност, се даваат често противположни сведенија за економската моќ, за психолошката атмосфера и воопшто за распрснатоста на македонското население во текот на војните, насекаде по светот.

---

[108]) Архив Војно-историског института. . ., пописник 4/3, Команда на Брегалничката дивизиска област ђ. бр. 1712 од 10 февруари 1919 година.

[109]) Ibidem, кутија 56, фасцикла 2, — Струмица и околијата поБукурешкиот мир од 1913 година била доделена на Бугарија, но со Нејскиот мировен договор од 27 ноември 1919 година, била доделена на Кралството СХС.

[110]) Ibidem, кутија 56, фасцикла 2, Команда на Битолската дивизиска област пов. ђ., бр. 2856 од 13 февруари 1919 година, до Командата на III армиска област.

[111]) Ibidem, Командата на Брегалничката дивизиска област пов. ђ. бр. 1694 од 21 јануари 1919 година до Командата на III армиска обл.

Додека застапникот на командантот на Битолската дивизиска област, полковникот В. Ж. Милоевиќ, дава исцрпен извештај за општата положба на приликите на територијата на таа област и секако под влијание на пустелијата и бедата што го окружувала, дава реална слика на таа положба, од друга пак страна, полковникот Викторовиќ, командант на Брегалничката дивизиска област, ја претставува во извештаите положбата во источниот дел од Македонија, така, што ќе се формира погрешна претстава за богатството на месното население и ќе бидат привлечени разни авантуристи и „ловци на кариери", лакоми на брзо забогатување, ќе тргнат на југ или како чиновници или како колонисти, на кои властите ќе се опираат за побрзо денационализирање на македонскиот народ. Со цел за денационализација и асимилација во Македонија, командантот на Вардарската дивизиска област, полковникот Љуб. М. Барјактаровиќ, предложува драстични мерки за „умирување на населението".

За положбата пак на територијата на Битолската дивизиска област, командантот на истата вели меѓу другото и дека" народот е распрснат, измачен и докрај осиромашен и во беда. Распрснат е на сите страни: кај нас, кај Бугарите, во Грција, во Америка, во Романија и тн.". За потврда на ова командантот понатаму вели дека од 80 лица повикани на војна вежба само од една општина, ниту едно не се јавило, а општинските власти во забелешка ставиле дека се во странство или незнајно каде[112]).

Во извештаите на командантот на Брегалничката дивизиска област пратен истиот месец и истата година, покрај другото се предлага интернирање на семејствата од кои некој член избегал како воен обврзник (а такви имаше илјадници, А. А.) „како што некогаш се правеше со Ужичкиот округ, бидејќи Македонецот се плаши само од брза и немилосрдна казна, особено од сила. Паричната казна, се вели во извештајот, нема на него (Македонецот — А. А.) големо влијание, тој ја смета како грабеж; навикнат на неа и затоа умее вешто своите пари да ги крие, и да, и покрај изречената казна, истата тешко ја плаќа. Понатаму во извештајот се бара еден полк пешадија и еден полк коњица" заради запоседнување на сите села и најдетаљно контролирање на сите и секого"[113]).

Во еден друг извештај, пак од оваа команда, се зборува за градското и селско население, за нивниот меѓусебен однос и богатствата што се кријат кај населението. „Македонецот е целиот во самиот себе, а капиталот му е во ќемерот или ќупот закопан. Се што му објаснувате, се ви одобрува и ви ветува, а прави што наумил . . . . Никогаш нема да ви ја каже вистината, па да е и најнаивна, секојпат ви објаснува се двосмислено и без вредност. Тој се знае што се случува насекаде околу него и тоа во најкусо време дури и денеска; тој знае повеќе политички, војни и други вести од нас што сме на положај и се интересуваме за тоа.... Спрема војската не е расположен да служи во неа, затоа, штом ќе дојде

---

[112]) Ibidem, Кутија 56 фасцикла 2, Командата на Битолската дивизиска област пов. ђ. бр. 2856, од 15 февруари 1919 до Командата на III армиска област, „Извештај за настроението на населението и неговото движење".

[113]) Ibidem, кутија 56, фасцикла 2, Командата на брегалничката дивизиска област, до Командата на III армиска област.

регрутирање, Македонецот бега . . . Во редовите на нашата војска не остана ниту еден граѓанин Македонец, а селани има доста. . . Оваа генерација не може со ништо да се поправи од своите вродени недостатоци“[114]).

Скоро во сите извештаи што датираат од 1918, 1919 и 1920 година, секогаш се зборува дека македонското население имало врски со Бугарија, дека бегало од војска, се готвело за бунт, не се одѕивало на поканите од војните и цивилни власти и не било приврзано на новата власт. Во сето ова има несомнена вистина, но има и претерувања, токму од луѓето од власта што се наоѓале во Македонија, за да ја прикажат што поопасна положбата во која тие работат, за да добијат унапредувања, пофалби и награди. Во извештаите не можевме да сретнеме ниту еден пример на убиство извршено од страна на месното македонско население над припадниците на власта. Овде, по наше мислење, се прикажувала неточно општата положба, прво заради стравот од револуционерниот вриеж, а второ, преку испратените зајакнувања со жандари, полиција, други чиновници и колонисти, сложно да се започне политиката на денационализација и асимилација на македонскиот народ, исполнувајќи ги плановите на великосрпската хегемонистичка буржоазија, која сакаше да биде неприкосновено нејзиното „историско право” на Македонија, од каде требаше да обезбеди мандати за идниот парламент. Како резултат на формираното мислење кај званичните кругови од државната власт, создадено врз основа на извештаите од теренот, ќе биде усмерена сета политика кон тоа преку „национално поуздани” елементи, па било тие да се од месното население или дојдени од страна, сосема да се искорени секаква помисла на некаква национална индивидуалност.

Теророт што го завеле властите над населението за да се реализираат горните планови, предизвикало силно негодување не само кај населението туку и од членовите на претставничките тела, кои, било со демагошки истапувања, смислени на тоа да стекнат доверба на своите мандатори, било преку оптужби и критика од страна на опозицијата на владината политика, навистина изнесувале такви негативни појави во секојдневната пракса на власта во Македонија, што се карактеристични и за времето и за политиката спрема Македонија. Од сите страни од теренот се давале најразлични предлози и препораки, како и што побргу македонскиот народ да престане да се осеќа како таков. Ќе се дојде до таму со тие и такви предлози што некои можат наполно да се идентификуваат со класичните колонизаторски акции и методи применувани над обоеното население. Не мала заслуга, вакви предлози да се упатуваат баш од територијата на Брегалничката област, имале реваншистичките кругови во Бугарија, на кои македонската емиграција, што била собрана околу реакционерното врховистичко крило на ВМРО на Тодор Александров и Александар Протогеров, им послужила како орудие за исполнување на своите цели — припојувањето на Македонија кон Бугарија.

---

[114]) Ibidem, Командата на Брегалничката дивизиска област, извештај на командантот Викторовиќ, пов. Ђ. број 1696 — февруари 1919 год., до Командата на III армиска област.

Четите што започнале да ги праќаат овие кругови од Бугатрија во Македонија, му нанесувале големо зло на македонскиот народ, бидејќи ја предизвикале власта да презема остри репресалии при појавата на овие групи и по тој начин македонското население било ставено меѓу чекан и наковална.

Ќе приведеме извадоци од еден извештај на командантот на Вардарската дивизиска област, кој, по своите оригинални предлози и ревност скоро нема конкурент во ни еден извештај што сме имале можност досега да ги проучиме.

На 7-X-1920 година, командантот на Вардарската дивизиска област, полковникот Љуб. М. Барјактаровиќ, во извештајот упатен до Командантот на III армиска област за „умирување на Македонија" ги дава овие предлози:

а) Да се внесе култура и благосостојба во народот, но не со пушка и нож како досега.

б) Едновремено со ова школата и црквата да развијат благотворно влијание и да ги облагородат душите и срцата на овој полудив народ, одвојувајќи ги од Бугатите со воспитување во наш национален дух, не само младината, туку и старите.

в) Да се спроведе ова би требало да се донесе една уредба по која сите војни и граѓански власти во Македонија би потпаднале под командата на III армиска област, бидејќи командантот е неутрална личност.

Според таа уредба би требало да се предвиди:

1. Префрлување на населението од зафрлените краишта, покрај патиштата и на поплодна земја. . . Во секое од овие села треба да се додадат по неколку семејства на поуздани елементи од старите краишта и да се уредат по образец на Австријанците во Банат, каде со успех и систематски е уништуван нашиот елемент, со помошта на чисто туѓ елемент којшто е мешан со нашиот, и да се организираат во овие села жандармериски станици;

2. Населување од други краишта вдолж граничниот фронт, семејства на ајдуци и нивни јатаци, бескуќници, осуденици кои заслужуваат помилување, цигани скитници и оние што би сакале доброволно да се доселат. На тој начин ќе создадеме една зона што ќе ја одвојува Македонија од Бугарија;

3. Подигање куќи на државна сметка вдолж Вардар и на Овче Поле (помеѓу граничниот фронт и Вардар) за нашиот сиромашен и нам приврзан елемент.

На тој начин ние би образувале една зона од предани елементи меѓу источна, на левата страна на Вардар, и западна Македонија, на десната страна.

4. Раселување по казна на населението од оние села, што ја помага бугарската агитација и мешањето на Бугарите во нашите внатрешни работи и населување на истото покрај Дунав, во Србија. . . .

5. Изградување нов град Велес покрај железничката станица и градот Штип на Ежево Поле, а сегашните градови да се регулираат а куќите наредени како птичји гнезда, каде што се сигурни засолништа на комитите и разбојнички банди, да се пренесат во новите делови на градот.

Кога сето ова ќе се спроведе по овој проект, на пространството меѓу р. Вардар и граничниот фронт, со енергична и совесна соработка на други хумани организации, просветни и културни установи (соколски друштва, народни читалишта, школи за селски домаќинки и тн.), тогаш во источна Македонија на левата обала на Вардар ќе се појави вистинска култура и благосостојба . . . А кога ќе се уреди вака источна Македонија, тогаш и западна ќе се уреди на тој начин"[115]).

Врз основа на вакви и слични предлози, се планирало уредување њето на Македонија.

Дека преку сила големосрпската буржоазија сакала да ги спроведе своите планови се гледа и од бројот на жандармеријата што од година на година се повеќе се зголемувал на територијата на Македонија.

Иако во 1919 и 1920 година, македонското население било загрозено од постојаните грабежи и разбојништва, бројот на жандарите во Македонија бил сеуште мал. Во почетокот на 1919 година во Македонија имало 1.136 жандари распоредени по градовите вака: Во Тетово—88; во Скопје — 178; во Куманово — 107; во Кавадарци — 103; во Штип — 176; во Битола — 325 и во Охрид 159. Кон крајот на истата година, во месец октомври тој број се зголемил на 1.738 лица и 20 жандармериски офицери, додека во цела Југославија тој број изнесувал 20.000[116]).

За прогоните што буржоазијата отпочнала да ги врши, особено на члеповите на КПЈ, за реализација на својата великосрпска политика, бројот на жандармеријата и полицијата рапидно се беше зголемил и тоа особено во Македонија, каде процентот на жандари што биле распоредени во неа го надминал и процентот на цела Југославија и на одделните покраини во неа.

Така, пред Шестојануарската диктатура, во 1928 година, на територијата на цела Југославија на 674 жители се паѓал еден стражар, во Југославија без Македонија, на 1570 жители еден стражар, додека само во Македонија на 102 жители се паѓал еден стражар[117]).

## 4. ТЕРОРОТ НА ЈОВАН БАБУНСКИ

Особено значење за спроведувањето на големосрпските интереси и за задавување на комунистичкото движење во Македонија, имале формираните одреди од доброволци кои учествувале на Солунскиот фронт. Вакви одреди биле формирани по барање на окружните началници во 1919 година, за да се засили внатрешната безбедност. Еден таков одред бил формиран од познатиот војвода Јован Бабунски, кој броел 200 четници, сите од Македонија, со исклучок на неколкумина што биле од Космет. Секако, голем број од овие припадници на одредот на Бабунски биле и порано четници во неговата чета, а сосема е возможно

---

[115]) Ibidem, кутија 61, фасцикла 2, Командата на Вардарската дивизиска област пов. Ђ. бр. 172, од 7-X-1920 година, до Командата на III армиска област.
[116]) Ibidem, кутија 55, фасцикла 19.
[117]) Veritas, op. cit. LXXI.

нивните семејства да пострадале во време на бугарската окупација на Македонија во текот на Првата светска војна, и кога овие добиле неограничено право на дејство во Македонија, а под изговор да ја „искоренат бугарштината" вршеле своеволија среде населението.

Командантот на одредот Јован Бабунски му бил директно одговорен на командантот на III армиска област. Кога добил скоро неограничена власт, Бабунски се ставил исцело во служба на големосрпските интереси во Македонија, спроведувајќи ја дословно линијата на Радикалната партија. Тој започнал да убива не само „бугараши" и комунисти, туку и заслужени за српството работници, како општински претседници, деловоѓи и дошол во судир со цивилната власт што се поплакувала од него и барала растурање на одредот.

Како и зошто бил формиран одредот на Бабунски и со какви овластувања за тоа пишува во своите мемоари Василие Трбиќ, кој исто така бил војвода и доверено лице на власта.

Според неговите зборови, „бидејќи завладеала анархија на целата територија (на III-та армиска област — А. А.), на левата страна на Вардар се појавиле бугарски чети, а на десната арнаутски", командантот на III армиска област ги повикал војводите Василие Трбиќ и Јован Бабунски и им предложил да формираат одреди.

„Ние би требало да најдеме луѓе за тие летачки одреди, а државата да ги вооружи и да им дава плата. Секој од нас со својот летачки одред би имал неограничена власт да врши смирување на својата територија и да ги казнува на свој начин сите оние кои би презеле било што против државата. Кога го запрашав генералот Васиќ, продолжува Трбиќ: по кој закон би требало ова ние да го спроведуваме, тој ми одговори дека таков закон во нашата држава не постои, но нам ќе ни се гледа низ прсти". Трбиќ вели дека ваквата понуда ја одбил, но, „Јован Бабунски ја прими таа понуда и почна да работи според усното овластување на генералот Васиќ"[118]).

Какви биле овластувањата и како ги спроведувал поставените задачи командантот на летачкиот одред и дали гонел само „бугараши" се гледа од наведените подолу документи.

За кусо време, колку што „владеел" во Македонија т. е. од формирањето на одредот, па до неговото растурање, Македонија личела на востаната област во која непријателот свирепо го задавува востанието, само што овде не се работело за востание, туку за „задавување" на востание што не постоело. Наедно со Крсто Ковачевиќ, кој одделно од Бабунски крстосувал низ Кратовско со 50 доброволци, тие присилиле стотици луѓе да избегаат в шума, не можејќи да го поднесуваат терото. Овие бегалци ќе потпаднат под влијанието на пропагандата на „Исполнителниот комитет" на Тодор Александров, и тој од нив ќе формира чети и со истите ќе врши терор како во Македонија така и во Бугарија.

Во извештаите што ги праќал Јован Бабунски до командантот на III армиска област, најчесто обвинувал луѓе од власта дека не биле доволно будни и лојални спрема режимот. На 12 мај 1919 година Бабунски

---

[118]) Василије Трбић, цитираните мемоари страна 914.

се јавил од Кратово, на командантот на III армиска област, дека ги обиколил околиите: Штипска, Овчеполска, и Кратовска и дека најлошо стоела Кратовската околија и затоа барал да се смени Веља Савиќ, околискиот началник" кој порано соработувал со бугарска четничка организација". „Инаку, се вели во извештајот, народот е мирен и нема опасност од создавање на организации"[119]). Навистина какви контрадикции во овој извештај: „народот мирен, а околискиот началник соработник со бугарска организација"!

Овде можеби се работи повеќе за партиска нетрпеливост и ривалство меѓу луѓе на буржоаските партии.

Во првата влада на Кралството на СХС, што ја именувал регентот Александар, на 20 декември 1918 година, претседател бил Стојан Протиќ, потпретседател д-р Антон Корошец, министер на надворешните работи д-р Анте Трумбиќ, министер на внатрешните работи Милорад Драшковиќ и др. Во Привременото народно претставништво на Кралството на СХС, биле избрани преку повереници или наименувани народни пратеници. Имало ривалство меѓу радикалите и другите буржоаски партии (социјалистите скоро и не биле застапени во ова изборно тело — А. А.) и во периодот пред изборите за Конституантата, секако се настојувало да се осигури победата на Радикалната партија, носител на великосрпските хегемонистички идеи во новосоздадената држава на југословенските народи. Таа улога ја вршеле луѓето како Бабунски и други, обвинувајќи дури и некои чесни службеници од државниот апарат, ако не и припаѓале на Радикалната партија. Ова се покажало како сосема точно при секои избори што се вршеле во стара Југославија.

Јован Бабунски вршел терор во Злетовско, убивал луѓе во Штипско и во Тиквешијата. Во извештајот за состојбата во Тиквешко, од 24 октомври 1919 година, упатен до командантот на III армиска област, Бабунски вели: „народот не сака да оди во војска и не сака да и плаќа данок на државата. (Затоа, Б. Н.) смета дека треба да отепа повеќе луѓе, како што сторил во Штипско за да има мир. [120]) Набргу стасале поплаки од теророт што го вршел Бабунски и по тој повод Министерството на внатрешни работи на Кралството СХС пишува до генералот Милан Васиќ и вели: „Одредот на Јован Бабунски, којшто е образуван по барање на III армиска област и некои окружни началници, не ја врши, определената задача: спречувањето на бугарските чети и нивно евентуално гонење, туку место тоа одведува наши граѓани под изговор дека се „бугараши". Кога му барале да ги врати тие луѓе, Бабунски одговорил дека „избегале". Министерот на внатрешните работи бара да се растури одредот бидејќи: „сега се решаваат нашите прашања во Париз' [121]).

За да го оправда постоењето на одредот и теророт што го вршел над населението, а од друга страна за да се одбрани од оптужбите што

---

[119]) Архив Војно-историског института, кутија 56, фасцикла 2.

[120]) Ibidem, кутија 56, фасцикла 2.

[121]) Ibidem, кутија 56, фасцикла 2, Министерство на внатрешните работи пов. број 1550 од 6 ноември 1919 година, до генаралот Мил. Васиќ, командант на III армиска област: за ова види и „Социјалистичка зора" број 10 од 3 март 1920 година.

против него ги подигнале цивилните власти, Бабунски ја претставувал ситуацијата во Македонија како критична за великосрпските интереси, баш во времето кога се биела битка за разграничувањето спрема соседните држави, а особено спрема Италија. Така, во едн свој опширен извештај, Јован Бабунски пишува до командантот на III армиска област, дека Милан Ѓорѓевиќ-Воинцалија, од Велес, водел разговор со министри и видни Македонци во Бугарија и тие предложиле Македонците од Бугарија да се вратат во Македонија што се наоѓа во составот на Кралството на СХС под услов да се позволи да се напише македонска граматика како што зборува народот во Македонија; целата администрација да се води на македонски јазик. Службениците што би дошле од страна во Македонија, би биле должни да го знаат македонскиот јазик, инаку не би можеле да бидат назначени на служба. Статусот на Македонија да биде како статусот на Србија, Хрватска и Словенија. Македонија да избира само свои пратеници кои ќе ги застапуваат само македонските работи... Ако ова не би се примило од Србите, Македонскиот комитет располагал со околу 30 милиони лева и оружје и со тие средства ќе ги постигнел овие барања. Бабунски понатаму во извештајот вели дека со овие предлози бил запознаен Љуба Давидовиќ, претседател на владата и Светозар Прибиќевиќ, и вели дека овие двајца начелно биле согласни со предлозите. Наводно, на Бабунски му нуделе големи суми пари и тој да ги прими овие предлози, но тој вели: „Ако со ова се согласува Давидовиќ, некогашен главен член на четничката организација во времето на Турците, и ако со тоа се согласи српската влада, тогаш, збогум Македонијо, за секогаш и збогум на стотици српски гробови во Македонија [122]).

Против теророт на Јован Бабунски имало интерпелација до министерот на внатрешните работи во Привременото претставништво.[123])

Секако дека по оваа интерпелација, Министерството на внатрешните работи интервенирало до Министерството на војската и морнарицата, а ова последново пишува до Командата на III армиска област изнесувајќи противдокази на она што тврдел Бабунски за положбата во Македонија. Така за обвинувањата на Бабунски дека населението не сакало да плаќа данок и не сакало да оди во војска, окружниот началник со цифри докажува дека данокот е наполно измирен а само од Тиквешијата во првиот позив, на 25 ноември и 10 декември 1919 година заминале 2.000 лица. За претседателите и деловоѓите кои ги обвинувал Бабунски за бугарофилство, во извештајот за истите се вели дека се српски национални работници од чии семејства биле убиени луѓе од страна на бугарските власти. а некои од обвинетите во 1914 и 1915 година биле во српскиот административен апарат[124]).

---

[122]) Архив Војно-историског института, кутија 59, фасцикла 1, извештај од Јован Бабунски од 17 јануари 1920 година, до командантот на III армиска област.

[123]) Василије Трбић, цитираните мемоари страна 914.

[124]) Архив Војно-историскиот института — Београд, кутија 59, фасцикла 1, Министерството на војската и морнарицата, општо војно оделење пов. Ф. Ђ. О. бр. 47836, од 4 февруари 1920 година — Белград, до командантот на III армиска област,

За убиствата што ги вршел Јован Бабунски, со цел да го застраши народот и по тој начин наполно да се потчини на политиката на денационализацијата, пишувала и „Социјалистичка зора“.

Пишувајќи за шпионот Стојан Јовановиќ од Тиквешијата, „Социјалистичка зора“ вели дека „заради него, Бабунски убил 11 луѓе во Тиквеш. Додека за српските власти секој македонски социјалист е бугарски агент, дотогаш Бабунски открива дека секој бил полициски, шпион...“[125])

Под притисок на јавното мислење, како и бројните поплаки, било решено одредот на Бабунски да се расформира, Така, во извештајот од 24. XI. 1919 година, Бабунски бара од командантот на III армиска област да го растури одредот „бидејќи владее мир“.

Во 1920 година растело незадоволството на народинте маси и буржоазијата се исплашила за својата власт. Неизвесноста што ја носеле престојните избори уште повеќе ја терала да го засили теророт над населението, да го заплаши истото и да заседне цврсто на неговиот грб. Во Македонија теророт бил најсилен и заради тоа што во времето на заседанието на мировната конференција во Версај, од разни страни биле испраќани меморандуми, петиции или протести како до Вудров Вилсон, претседател на САД, така и до мировната конференција, од кои се барало за Македонија „автономија“, односно припојување кон Бугарија или пак рамноправност со Србите, Хрватите и Словенците во државата СХС. Овие појави не само што ја предизвикале големосрпската буржоазија да преземе остри мерки против таквите појави, туку и им забранувала враќање од Бугарија и на оние Македонци кои со повлекувањето на границата се нашле во Бугарија и не можеле да се вратат при своите семејства, и покрај големата желба, и покрај тоа што во ништо не можеле да бидат обвинети од страна на власта. Властите во Македонија умислено им го спречувале враќањето на овие луѓе преку заведување големи такси околу вадење пасоши[126]).

Покрај тоа, разбојништвата и грабежите сеуште продолжуваат на територијата на Македонија; од друга страна разни струи и влијанија организации и партии, уперени против власта уште повеќе ја терале владеачката класа, задоена со шовинизам, да го засили теророт над народните маси. Одгласот на Октомвриската револуција беше допрел и до оваа, на крајниот југ на државата област, а социјалистичките организации што се беа обновиле веднаш по војната и групирани под единственото раководство на КПЈ, беа станале сила која најсериозно ја застрашувала буржоазијата, а ги мобилизирала работните маси во борбата против експлоатацијата.

Заради тоа, само 2 месеца од смртта на Јован Бабунски, Командата на III армиска област пак бара од Министерството војно да се формира одново четничкиот одред на Бабунски, но Министерството војно не се согласило со овој предлог, имајќи ги предвид протестите против

---

125) „Социјалистичка зора“ број 10 од 3 март 1920 година.

126) Стенографске белешке народне скупштине Краљевине СХС, књига I, Београд, 1923, страна 332.

теророт што го вршел овој одред под раководството на неговиот основач Јован Бабунски, и „затоа што четниците под форма на сузбивање на бугарската пропаганда и комунизмот, би можеле неодговорно да вршат кривични дела[126]а)“.

Место растурениот одред на Бабунски, по наредбата на Министерството на внатрешните работи, биле формирани за секој округ по еден одред од по 50 „одани граѓани, како привремени жандари за гонење на качаци и комити [127]).

Сите овие воени, полициски и други вооружени групи, како и целиот административен апарат си поставил задача да го денационализира и асимилира македонскиот народ. За таа цел, окружните началници зготвиле еден поопстоен план на една конференција што се одржала на 16 и 17 јуни 1920 година во Скопје. Прво што се барало од началниците на оваа конференција, било засилувањето на војската и жандармеријата во Македонија. Потоа да се одвои селското од градското население, заради влијанието на градот врз селото. Да се праќаат што повеќе чиновници во „јужните краишта и на истите да им се забрани да се бават со политика“. Во точка 10 од записникот на оваа конференција се вели уште и ова „со цел да му се даде просвета на народот и истиот да се национализира, да се отворат веднаш училишта . . . Учителите егзархисти, како и учителите комунисти, ваднаш да се премавнат од овие краишта. Се констатира дека младите учители кои идат од Јагодинската учителска школа, се зафатени од комунизам“. Во точка 12, за чиновниците назначени во Црна Гора и „јужните краишта“ се предвидува„ најмалку две години да проведат на служба во овие краишта“. „Да се предвидат специјални додатоци и награди во пари како и одликувања за служба во „јужните краишта“. Во точка 13 се предвидува: „населување на наш елемент и национализирање на побугареното население. Додатокот на служба во овие краишта што сега изнесува 25 проценти да се зголеми на 50 проценти од сите принадлежности, а за граничните гарнизони на сто по сто“[128]).

Безобѕирната акција на денационализацијата започнала со сите грубости и дискриминации. На напредните учители и чиновници им се забранувало служење во Македонија. Во тој случај македонското население останало на милост и немилост на „добри патриоти“, кои биле праќани на служба по казна и гледале што поскоро да се обогатат. За моралот на тоа и такво чиновништво, станувало збор и во самата Скупштина. Народниот пратеник од демократската странка, Михајло Кујнџиќ, по тој повод во Скупштината го рекол и ова: „Во Македонија е пратено

---

[126]а) Архив Војно-историског института, кутија 59, фасцикла 1, Команда на III армиска област пов. Ђ. бр. 1689, од 27 април 1920 година, до Министерството војно (телеграма); Министерство војно, до III армиска област телеграма бр. 32443, од 14. мај 1920 година.

[127]) Ibidem, Министерство војно, до III армиска област, телеграма бр. 33351 од 20 август 1920 година.

[128]) Ibidem, кутија 60, фасцикла 12, пов. Ђ. бр. 2737, од 21 јуни 1920 година — Скопје; Команда на III армиска област до Министерството војно, пов. Ђ. бр. 2700 од 19 јуни 1920 година.

она што е најлошо, она што отишло во берба, оти се претпоставува дека е Македонија колонија, каде никнуваат лирите и наполеоните, што се берат во сите годишни времиња и во секое време на денот и ноќта "[129]).

Особено младината требало да се воспитува во духот на големосрпските идеи. За тоа „осведочениот пријател на српството", шефот на техничката полиција во Кралството, швајцарецот, д-р Арчибалд Рајс им предлагал на властите посовршени методи за поскоро асимилирање на народот во Македонија и тоа првенствено на младината. Тој во весникот „Јужна звезда" пишуваше: „Национализирање на еден народ или будење на националисти, како што е нашиов случај, се врши особено преку младината. Затоа е потребно младината да се воспитува не само во школите, туку и во патриотските друштва како што се соколските, пеачките, во читалиштата, на јавните предавања и тн. . . На тоа население треба да му се врати довербата и сериозно треба да се работи во тие краишта, водејќи во нив единствено национална политика"[130]).

## 5. ПРОСВЕТНИТЕ ПРИЛИКИ

До балканските војни во Македонија училиштата не биле во рацете на македонскиот народ, туку во рацете на пропагандите на соседните држави кои се отимале за секое македонско дете. Просветата во Македонија особено замрела во текот на војните што се воделе на нејзината територија. Со идењето на бугарската власт во Македонија сите српски училишта биле затворени а учителите сменети[131]). Колку пати се менувале господарите, толку пати се менувал наставниот јазик во школите. но никогаш учениците Македонци не читале и не пишувале на својот мајчин јазик. „Лично ми е познат случајот на едно дете од Охрид, пишува Моша Пијаде, кое од четирите одделенија на основното училиште учело по едно одделение во сите четири училишта кои тогаш постоеле: бугарско, српско, грчко и влашко"[132]).

Просветата во Македонија по Првата светска војна скоро била намалена до минимум. Во својот стремеж да го држи во незнаење, за да може, полесно да го асимилира македонскиот народ, власта не отворала училишта, ниту се грижела народот културно да го издигне. Од тоа време имаме податоци за сосема мал број училишта во Македонија.

---

[129]) Стенографске белешке, свеска I, Београд 1923, страна 331.

[130]) Р. А. Рајс, Где лежи зло?, „Јужна звезда", Битољ, година II, број 46.

[131]) Проф. д-р Ив. А. Геоговъ, Днешното положение въ Македония подъ србска и грцка власть и Обществото на народитѣ, София, 1925, страна 15. Во 1912 година, на територијата на Вардарска Македонија која влегла во составот на Кралството СХС бројот на училиштата изнесувал, и тоа: Основни училишта — 556, со 847 учители и 33156 ученици; Прогимназии — 35, со 106 учители и 1955 ученици; Гимназии — 5, со 25 наставници, и 875 ученици и тоа без Струмичко.

[132]) Моша Пијаде, Слободна Македонија у братској демократској заједници јужнославенских народа, „Нова Југославија", 1945, страна 59,

Во весникот „Јужна Звезда" М. Крстиќ, пишувајќи за тешките прилики во Македонија, се задржува накусо на прашањето за просветата и културата и вели дека народот во Македонија треба што поскоро да се денационализира и да се асимилира за да биде способен да им служи на големосрпските интереси. Потоа, тој вели дека за просветата во Македонија ништо не е направено, дека има цели околии без ниедна школа, „а деведесет и девет од сто од училиштата немаат ни најосновни услови за работа"[133]).

Споменатиот порано д-р Рајс вели: „Досега релативно малку се работело врз просветата на Македонија. Меѓутоа, училиштето е едно од најмоќните средства од Македонците, па дури и од занесените Македонци бугарофили да се создадат одлични Срби".

„Во Ресен, на пример, населението прави вакви споредувања за околијата Ресенска: Во времето на Турците имале 15 основни училишта и една гимназија (бугарска — Рајс), а денеска имаат само 7 основни училишта без гимназија".

„Во селата на фронтот на левата страна на Црна Река, како и на свиокот на Црна Река, нема ниту едно училиште, додека меѓутоа селата се многубројни. За Македонија треба да се создадат училишта, центри на просветата и денационализацијата,"[134]) додава Рајс.

Насекаде се зборува за просветните прилики во Македонија, но „загриженоста" на одговорните фактори не иде оттаму што македонскиот народ ќе остане неписмен и неучен, туку заради тоа што преку просветата требало да се постигне политичко и национално осознавање кај младите генерации што најмногу би одговарало, како на националните стремежи на великосрбите, така и на класните интереси на владеачката класа.

Министерот на сообраќајот, др. Велимир Јанковиќ, исто така констатира дека во Македонија населението е заостаната во културно-просветен поглед, а власта ништо не прави за подобрување на таа положба.[135])

Па дури и војните лица ја констатираат лошата состојба на просветата во првите години по војната. Во извештајот на командантот на Брегалничката дивизиска област се вели: „Иако има многу деца ниедно основно училиште не работи, бидејќи нема учители; гимназијата (штипска — А. А.) има само пет наставника, а исто така има многу гимназијални ученици."[136])

Во 1920 година бил основан филозофски факултет во Скопје, како дел од белградскиот Универзитет со минимален број професори

[133]) д-р М. Крстић, за наш југ, „Јужна звезда", год. I, број 9, Битољ, 1922.

[134]) Р. А. Рајс, Обнова и настава, „Нови живот" св. I, страна 12 — 13, Београд, 1921.

[135]) Стенографске белешке, књига прва, Београд, 1923, страна 677.

[136]) Архив војно историског института, кутија 56, фасцикла 2, Командата на Брегалничката дивизиска област, пов. Ђ. бр. 1693, од 26 јануари 1919 година — Штип, до командантот на III армиска област,

и студенти. На тој факултет „во прв ред биле застапени и се предавале националните предмети [137]) со позната за нас сдоржина и цел.

Меѓу наставниците и учителите во Македонија скоро немало Македонци. Во почетокот, кога почнале да се отвораат повеќе училишта по немање кадар, привремено работеле и околу 400 егзархиски учители, но за кусо време овие преминале на други служби што немале врска со просветата, било заради политички причини или заради тоа што не го владееле наставниот српски јазик.[138])

При избирањето и праќање учители во Македонија, просветните власти строго воделе сметка кого ќе го пратат во Македонија. Се внимавало да не се праќаат учители комунисти, особено оние што завршувале во Јагодинската учителска школа, бидејќи не ги застапувале интересите на владеачката класа и биле опасни заради врските што ги одржувале со народот. Таквите учители се отпуштале од служба и се прогонувале. Но имало и такви учители кои во своето престарување при спроведувањето на определената цел во просветната политика, ги малтретирале децата, служејќи се со непозволени средства во наставата. И затоа „заради изменети, културно национални идеали по војната, нашата средношколска младина преживува една општа криза. Моралната дисциплина во школите е нешто опадната учениците се помалку загреваат за наука и општествени идеали [139]).

На ваквата просветна политика и на ваквите методи применувани во училиштата реагирале и учениците и родителите. Како што некогаш учениците од солунските и битолските училишта се бунтувале против егзархиската политика во Македонија, така и во повоените услови имало отпор на учениците против школските власти. Таков познат случај на отпор имало во скопската учителска школа.

Во оваа Учителска школа биле примани скоро исклучиво ученици што не биле од Македонија.[140]) Баш заради горните причини, констатирал генералот М. Милосављевиќ, родителите не ги испраќале своите деца на студии во Белград, туку во Загреб.[141])

Во однос на дискриминацијата на сé што е македонско се одело до таму што не можело на новородено дете од родители Македонци да му се даде име што не постоело во регистарот на одбрани имиња што бил закачен на секоја црквена порта. И самото име Македонија постепено се забранило од употреба. За тоа, Моша Пијаде вели: „До оваа војна (II светска, А. А.) македонскиот народ од сите угнетувани на Балканот народи, беше најжестоко угнетуван, мрцварен, тероризиран од сите свои „ослободителни '. Во Србија од 1913—1914, а подоцна и во

---

[137]) Александар Денковић, Просветне прилике на Југу, „Нова Европа", књ. XVII, бр. 4 и 5, 1928, страна 110.

[138]) Ibidem, страна 108.

[139]) Александар Денковић, op. cit. страна 108.

[140]) Петар Стојанов, Штрајкот на Скопската учителска школа 1919 година, „Нова Македонија", од 5-IX-1959 година. Заради лошите услови во Интернатот, учениците се вклучиле во општиот штрајк на учителските школи во Кралството.

[141]) Архив Војно-историског института, кутија 61, фасцикла 2. Писмо од генералот Мир. Милосављевић, до командантот на III армиска област. Писмото носи датум 18 септември 1919 г., без број.

Југославија, беше забрането и самото славно име на неговата убава татковина и — во тој најголем дел на распокината Македонија — масовните убиства, осудувања на долгогодишна робија „беа средства на владеењето на македонскиот народ.“[142])

Работејќи систематски на денационализацијата и асимилацијата на македонскиот народ, буржоазиите од соседните држави, кои често имале прилика да го „ослободуваат“ македонскиот народ, преку нечуен терор, всадиле кај него страв, особено при искажување за национална припадност. Но и покрај тоа, Македонецот, скоро никојпат не го заборавал своето име. Најдобро ова го илустрира претседателот на Струмичкиот околиски суд Андриевиќ. И токму таму, во Стурмичко, каде толку остри биле судирањата на пропагандите од соседните држави, населението било најмногу малтертирано и исплашено.

„И тој народ, вели судијаат Андриевиќ, со векови ставан во искушенија и на физички и душевни маки, бил приморан дури и да имал своја национална свест, да ја ослаби толку што денеска ни сам за себе не може (поправо не смее — А. А.) да каже што е, каква е нација... Еве како тоа на дело изгледа, вели Андриевиќ: „— Вие сте Србин?“ прашувам една странка во судот. „Е так' сега. Кога беа тук' Бугарите, аз бех Бугарин. Дојдоа Србите аз сам Србин... Вие сакате да сте поблиску до Грците? — „Е не цанум, Грк е нешчо друго, аз сам Македонец“ — побрза да ми одговори. И кога така зборува дека е Македонец, а тоа ќе го чуете и како прво и најчесто, струмичанецот смета дека со тоа угодил и себе си и вам и не ве одбил од себе и си останал дома, свесен дека зборот „Македонец" нема етнички да го одведе ни во Срби ни во Бугари.“

„На крајот, за да ве измири идејно, ќе ви рече: „Вие тамо во Србија, оние во Бугарија и ние тука сичките сме един народ“. „Навистина, нему толку му била нужна таа еднаквост, за која се борел и сонувал“.

И понатаму Андриевиќ продолжува: „Ете таква е денеска концепцијата на струмичанецот за неговата националност. Со векови него го пуштале и го кревале морално разни нации и го крстеле како на која и требало.“[143])

Иако во овој период, во кој пишува горниот автор, можело да се употреби тука и таму името Македонец и Македонија и тоа подразбирано од властодршците само како територијален поим и назив за населението, подоцна овие зборови дури биле и забранувани, како и порано што споменавме.

Непосредно по војната Македонецот бил во неизвесност, повлечен во себе и недоверчив. Дури и оние кои биле загреани за бугарската пропаганда, свесни дека Бугарија се наоѓа во една извонредно тешка економска и политичка ситуација и никако не била во состојба да ги потхранува шовинистичките стремежи во Македонија — скоро се пасивизирале, но пак ставот на новата власт спрема македонскиот народ бил предизвикувачки и народот не знаел како да се ориентира.

---

[142]) Моша Пијаде, Op. cit., страна 60.

[143]) А. Андријевић, Струмица, земља и народ, Ниш, 1923, страна 35—37.

Имало и такви случаи каде толку многу се шпекулирало со „бугараштвото." што и наречјата македонски ги наречувале „бугарски говор" и ги гонеле.

Пратеникот за Кривопаланечка околија, поп Трајко Арсиќ, по повод дебатата во Скупштината за една владина декларација ги обвинува чиновниците за непријателското држење на народот спрема новата власт. Со своите брутални постапки, полициските органи го терале населението да бега во Бугарија или да се одметнува в шума. Понатаму пратеникот вели дека народот бил разочаран во бугарската окупаторска власт и барал подобра иднина и додава: „И измачени од окупацијата и собитијата од светската војна луѓето се предадоа на сосема мирен и лојален живот. Но што гледаме денеска... Уште во почетокот, веднаш по ослободувањето, се јавуваа комитски агитатори, кои почнаа во народот да проповедаат востание и ослободување од Србите [...] но народот за тоа не сакаше да чуе, бидејќи сеуште не се беше разочарал во нас. „Кога овој пратеник во својот говор споменал дека Куманово се наоѓа во Мекедонија, министерот на градежите Н. Узуновиќ, му упаѓа во збор и вели: „Што бара Куманово во Македонија." — „Народот тамошен така мисли", му одговорил поп Трајко. Понатаму пратеникот зборува дека чиновниците со своите лоши постапки го терале народот да се придружува кон комитските чети. Исто така Арсиќ се жали дека командирот на жандармериската станица во Крива Паланка, Никодие Здравковиќ, му забранувал да зборува со некој селанец на кривопаланечкото наречје, велејќи дека е тоа бугарски јазик и додал: „Немојте да го учите народот да зборува бугарски. Вие сте Бугарин. „А потоа вели пратеникот Трајковиќ селанецот, со кого зборувал му рекол: „Не треба да се чудиме што има комити, тоа вие го направивте. Јас бев тој што страдав и мојот брат, како што знаеш загина за Србија, но денеска се разочарав бидејќи не гледам добро од никаде. Бугарите ме обвинуваат дека сум Србин Србите дека сум Бугарин. Од зулум народот бега во комити."[144])

По однос на дискриминацијата на македонското име и „Социјалистичка зора" своевремено пишува: „Сите мештани што не знаеја на шумадинско наречје да зборуваат беа викани „бугараши" и „Турци" со многу шовинистичка погрдност и презирање[145]).

Акцијата за одродување и претопување на македонскиот народ имала за цел да ги одвои селаните од градското население, затоа што граѓаните го терале селанецот на непослушност и отпор спрема власта. Ова било веќе во фазата кога започнала да делува Комунистичката партија на Југославија со својата остра критика на буржоаскиот систем. Градското население како побудно, посвесно и пореволуционерно, стоело на чело на отпорот против националното угнетување, а селаните биле 'рбетот на движењата и организациите што се бореле уште во времето на турската тиранија во Македонија.

---

[144]) Стенографске белешке, књига I, страна 344—345.

[145]) „Социјалистичка зора" број 57 од 15 август 1920.

III

## РАЗГРАНИЧУВАЊЕ НА МАКЕДОНСКИОТ ГРАНИЧЕН СЕКТОР И ПРОБЛЕМОТ НА СТРУМИЧКО

Уште при првиот дележ на Македонија, веднаш по балканските војни, со Букурешкиот мир биле поставени новите граници спрема Бугарија, Грција и Албанија. Тогаш Струмичката област била доделена на Македонија и останала во нејзиниот состав се до 27 ноември 1919 година.

Иако имала лошо искуство од II балканска војна, бугарската буржоазија и монархот Фердинанд Кобуршки, верувајќи во непобедивоста на централните сили, сметале дека со започнувањето на Првата светска војна се дава прилика за реванш над спротивните страни од II балканска војна, ако ја турнат Бугарија во војна на страна на централните сили. Целта на Бугарија во оваа војна била да ја приграби цела Мекедонија. Бугарските политичари играле дволична улога ту ветувајќи им на силите на Антантата дека ќе останат неутрални ако веднаш и се даде поголем дел од Мекедонија што била под српска власт, ту ветувајќи воена соработка со централните сили ако цела Македонија, по успешното свршување на војната и се остави на Бугарија.

Французите се обиделе да ја наговорат Србија на отстапки но овој обид завршил со неуспех, бидејќи Бугарите премногу барале, а Србите не сакале ништо да отстапат... Но и покрај тоа бугарскиот крал Фердинанд бил и со душа и со срце на страната на централните сили и Бугарија стапила во војна на страната на централните сили[146]).

Кога на Версајскиот мировен договор се поставило прашањето за разграничување на Кралството СХС со Бугарија, на делегацијата на Кралството СХС, главен аргумент за поместување на границата кон исток им бил Валандовскиот бунт. Во образложувањето се велело дека бунтот бил организиран во Струмица и ако таа остане и понатаму во составот на Бугарија, ќе биде загрозена вардарската железничка линија на тој сектор. Како што споменавме и порано, при склучувањето на примирјето од 29 септември 1918 година меѓу Бугарија и сојузничките војски во Солун, единствена молба од страна на бугарската преговарачка делегација, што била усвоена од Французите, се однесувала на тоа, окупацијата на Бугарија да ја извршат француски и англиски војски, без учество на српски единици. По тој начин, во Струмица и околијата од месец октомври 1918 година, до 16 ноември — (стар стил А.А.) 1919 година, до влегувањето на српските воени единици во неа, т. е. цела година била под управувањето на мешани цивилни бугарски власти и воени претставници од француската и англиската војска. Во самиот град Струмица имало 150 војника од француската колонијална пешадија[147]).

---

[146]) Светозар Прибићевић, Диктатура краља Александра, II издање, Београд, 1953, страна 8.

[147]) Архив Војно-историског института — Београд, пописник 4/3, кутија 56, фасцикла 3, Команда на граничните трупи, пов. бр. 941 од 12 август 1919, Скопје, до Командантот на III армиска област.

Во овој период од една година, во Струмица и Струмичко се вршеле грабежи и разбојништва, како од разбојнички групи што доаѓале од Бугарија, така и од самата бугарска власт, која предвидувала дека оваа област ќе биде одземена од Бугарија и брзала да пренесе во внатрешноста на Бугарија се што можело да се носи. Како последица на оваа појава, како и на војната воопшто и во Струмичко се појавила глад иако таа област е меѓу најбогатите во Македонија. Големата скапија и криумчарењето исто како и во останатите краишта на Македонија фатиле голем замав[148]).

Струмица била претрупана и од бегалци од зоната на воените акции, а особено од градот Дојран кој бил разурнат, и сето население било прснато во поблиските места во Грција, а особено многу во Струмица. Од друга страна, голем дел од населението од градот и околијата, под влијание на пропагандата што ја воделе бугарските власти во текот на оваа година се преселило наполно во Пиринска Македонија — во Петричкиот крај и понатаму во внатрешноста на Бугарија.

Револуционерниот бран како резултат на одгласот на Октомвриската револуција ја опфатил и Струмица, бидејќи, војниците што го напуштиле фронтот, при походот на Софија, минувале преку Струмица и Струмичко. Како резултат на револуционизирањето на масите, дошла и победата на изборите што се одржале на 17 август 1919 година, кога победиле тесните социјалисти во струмичката изборна единица[149]). Оваа победа на тесните социјалисти во Струмичко, секако се должи на општото недоволство од положбата на населението од таа област, опфатено од револуционерниот бран на Балканот како резултат на одгласот на Октомвриската револуција, како и присутноста на „зелениот кадар" што најмасовно се појавил во горите на Малешевијата, составен од дезертерите од фронтот и од незадоволниците од режимот на окупаторската бугарска власт.

Ваквиот статус на Струмичко владеел до 16 ноември (стар стил АА) 1919 година кога „точно во 12 часот во Струмица вмаршириал окупациониот одред на српската војска"[150]).

Со приклучувањето на Струмичко кон новосоздадената југословенска држава, бројот на истата се зголемил за 60—65.000 население а од тоа на самиот град Струмица отпаѓале 9.000 жители[151]).

---

[148]) Ibidem, кутија 58, ф. 6, Команда на Брегалничката дивизиска областпов. Ђ. број 4288, од 8 септември 1919 година, до Командантот на III армиска област. Извештај за положбата во Струмица. Оваа Команда имала свои известувачи на граничниот сектор спрема Струмичко, кои постојано јавувале за положбата во Струмица; Делегат за повлекување на границата, нов. бр. 14, од 29 октомври 1919 година — Ново Село, До командантот на Струмичкиот окупационен одред.

[149]) Ibidem, Кутија 58, фасцикла 6, Командата на Брегалничката дивизиска област пов. Ђ. број 4288.

[150]) Ibidem, Кутија 57, фасцикла 7, Командата на III армиска област, пов. Ђ. број 5889 од 16 ноември 1919 година, До господинот Министер на војската. „Окупациони одред" се вика во извештајот.

[151]) Ibidem, Телеграма пов. бр. 5596 од 27 октомври 1919 година; Стенографске белешке књига I, страна 436, Београд, 1923, измени на границите имало и спрема

Изгледа дека населението од Струмица, во време на престојот на француските војски во градот воспоставило потесни врски со нив и ги освоило нивните симпатии, та кога дошол српскиот окупационен одред, Французите велеле („како и во други прилики" — така стои во извештајот) дека тие и ги отстапиле заземените места на српската војска. Со идењето на српската војска во Струмица, веднаш била избрана управа на градот, но Французите не сакале да ја признаат бидејќи ја избрал окупациониот српски одред[152]).

Веднаш со преземањето власта во Струмица, српскиот окупационен одред започнал лошо да се однесува „спрема месните граѓани од Струмица кои биле чиновници при бугарската власт и спрема населението". Се вели дека „ова го увидел и францускиот мајор кој се наоѓал во тоа време во Струмица и отишол во Солун да му јави на генералот Франц Бургон". Министерството војно, во актот што го испратило до Командата на III армиска област, по повод на овој случај ја опоменува командата „барем во прво време да не биде таков односот за да не се замешаат страните држави"[153]).

Ваквите постапки спрема населението, како во Струмичко, така и во останатите делови на Македонија; грабежите и разбојништвата, влијанието на Октомвриската револуција, во Европа воопшто, а во државата на СХС посебно, како и ред други фактори, како последици од војната, предизвикале незадоволство кај народот, масовни емиграции и бегање в шума, така што биле создадени поволни услови народот да ги пригрне идеите на Октомвриската револуција што во себе носеле нешто ново што одговарало на настроението на масите. Затоа на престојните избори народните маси ќе се ориентираат кон листата на КПЈ и ќе гласаат за комунистички преставници, како во општините, така и во конституантата.

## IV

## ИЗБОРИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА

### 1. ИЗБОРИТЕ ЗА ПРИВРЕМЕНО НАРОДНО ПРЕТСТАВНИШТВО НА КРАЛСТВОТО СХС

На создавањето на југословенската држава му претходеле борби меѓу Српската влада на Крф и Југословенскиот одбор. Борбата се одвивала по прашањето за внатрешното устројство на идната држава.

---

Албанија. Така, патот меѓу Струга и Дебар, којшто по решението на Амбасадорите во Лондон 1913 година бил доделен на Албанија, во 1921 година, пак по решението на Амбасадорите во Женева, бил доделен на Крал СХС.

[152]) Архив Војно-историског института, кутија 57, фасцикла 7, Струмички окупационен одред, О. бр. 198, од 19 ноември 1919 година, До Команданта на III армиска област.

[153]) Ibidem, Кутија 63, фасцикла 3, Министерство на војската и морнарицата генералштабни отсек, пов. Ф. Ђ. О. бр. 47618, од 21 јануари 1920 година, до Командата на III армиска област.

Додека Југословенскиот одбор бил за една единствена држава, во која Хрватите и Словенците ќе бидат во се рамноправни со Србите, Никола Пашиќ, тогашен претседател на Српската влада, на севозможни начини гледал да се постигне хегемонија на големосрпската буржоазија во државата. На долгите конференции, што за прв пат се одржувале меѓу Југословенскиот одбор и Српската влада, на островот Крф 1917 година, за македонското прашање и Македонија не се кажало ниту еден збор. Таа се третирала како српска покраина „добиена на меч" додека др. Анте Трумбиќ сметал дека македонското прашање е прашање на сила.

Претставниците на Југословенскиот одбор не сакале македонското прашање да го покренат, плашејќи се во тој случај Српската влада да не му даде доволно подршка на Југословенскиот одбор по прашањето за приклучување кон Хрватска, односно кон проектираната југословенска држава, оние области вдолж нашето приморје на кои Италија рефлектирала врз основа на заклучоците во Лондонскиот пакт од 1915 година.

Крупна победа постигнала српската буржоазија на заседанијата на Крф со тоа што успеала да ја наметне династијата на Караѓорѓевиќите на чело на идната држава, со што била определена формата на внатрешното уредување на истата, без прашањето на народот.

Веднаш по свршувањето на војната иде до обединувањето на југословенските народи и регентот Александар бил овластен да ја конституира првата влада на заедничката држава на СХС на 20 декември 1918 година. По самиот состав на таа влада можело веднаш да се предвиди дека истата ќе работи исклучиво на зацврстување на буржоаскиот поредок во новосоздадената држава. За претседател на Владата бил именуван Стојан Протиќ, за потпретседател др. Антун Корошец, за министер на внатрешните работи Милорад Драшковиќ кој подоцна станува автор на фамозната „Обзнана", додека за министер на надворешните работи, иако на остро реагирање на Пашиќ, бил избран др. Анте Трумбиќ[164]).

Српската скупштина требало да биде распуштена и на нејзино место да се избере Привремено народно претставништво, што ќе ја врши функцијата на народно собрание, односно да ги подготви изборите за уставотворна скупштина и да престане да постои.

Иако југословенската мисла датира многу години пред обединувањето, иако стремежите на југословенските народи иделе кон тоа да се создаде една државна заедница што ќе ги прибере во своите граници сите југословенски нардои и ќе биде услов за нивната егзистенција, еднаквост, слобода и прогрес, таа држава била создадена „во атмосфера на контрареволуција" (на реакционерна Европа спрема Окт. револуција — Н. Б.). Во такви услови, на народите кои влегле во составот на новата заедничка држава, со силата на оружјето им било одземено правото на демократски начин да го решаваат прашањето на својата национална судбина. За тоа Родољуб Чолаковиќ вели: „Југославија,

---

164) Д-р Фердо Чулиновић, Државно-правна хисторија југословенских земаља XIX и XX вијека, Загреб, 1954, страна 216.

како државна заедница на нашите народи беше израз на најдлабоки израз и стремежи, но таа настана како резултат на една империјалистичка војна во ,која Антантата однесе победа над централните сили, војна во која според Лениновите зборови требаше да се реши прашањето: „дали Англија или Германија, дали овој или оној финансиски капитал ќе го владее светот[155]).

Во овој период на револуционерен подем на југословенските народи буржоазијата од сите присоединети области брзо се поврзува и се готви да ја задави борбата на народните маси од градот и селото. Од донесените во текот на војната позитивни решенија се отстапувало, кога поминале критичните моменти за буржоазијата. Според решенијата на Крфската и Женевската конференција, изборите за уставотворното собрание требало да бидат спроведени веднаш по завршувањето на војната. До изборите Собранието требало да го заменува од горе избрано Привремено народно претставништво. Со спothorазум на постојните политички буржоаски партии бил однапред определен бројот на народните пратеници што би требало секоја област да ги прати во. Претставништвото. „Привременото народно претставништво на Кралството СХС беше прво врховно законодавно тело во Кралството СХС, создадено со задача да приготви избори и свикувања на Уставотворното собрание. Тоа Претставништво беше свикано со Указот на регентот Александар, од 23 февруари 1919 година (кај Фердо Чулиновиќ, стои на 24. II. во „Државно правна хист." — стр. 230, А. А.). Владата прати покани за учество во тоа Претставништво по еден клуч, што веднаш предизвика живи протести во опозиционите редови... Во однос на повиканите Владата се беше погрижила, составот на тоа Претставништво да одговара на нејзините исчекувања за натамошен развиток на државата во смисла на веќе утврдените основни начела"[156]).

Бидејќи во Македонија српската буржоазија сеуште не ги беше консолидирала своите позиции, за изборите на пратеници била донесена специјална уредба. Според таа уредба, пратеничките мандати дадени на Македонија заедно со тие од Војводина, требале на големосрпската буржоазија да и обезбедат потребно мнозинство во Претставништвото.

Било предвидено во Македонија да се извршат изборите посредно — преку повериници, како што предвидувал српскиот устав од 1869 година, за да биде власта сигурна за приврзаноста на делегатите[157]).

Прв состанок Привременото претставништво одржало на 27 февруари 1919 година, а прво редовно заседание на 16 март истата година. Ова претставништво работело без пратеници од Македонија, бидејќи изборите за истите биле спроведени во Македонија дури на 30 март 1919 година, а дури на 16 мај прв пат се појавиле избраните пратеници од Македонија на заседание на Привременото претставништво.

---

[155]) Родољуб Чолаковић, Борба КПЈ за решење националног питања, Београд, 1959, страна 5.

[156]) Д-р Константин Бастаић, д-р Фердо Чулиновић и др., Народи Југославије у борби за слободу, Загреб, 1959, страна 173.

[157]) Д-р Фердо Чулиновић op. cit. страна 230.

Како биле извршени изборите во Македонија и кои личности биле избрани се гледа од дискусиите по повод оспоруваните мандати на извесен број неправилно избрани лица.

За „Стара Србија и Македонија" биле избрани 24 пратеници, од кои само од Македонија биле избрани 14 пратеници[158]). Меѓу избраните пратеници не бил допуштен ниту еден социјалист.

Видни претставници на големосрпската буржоазија биле избрани и тоа за: Битолскиот округ Јован Кирковиќ, бивш окружен началник; за округ Тетовски Никола Дрмоњчиќ, полициски писар во Горно Полошката околија (Тетовска, А. А.), за Брегалнички округ Глигорие Драковиќ, учител (познат спроводник на големосрпските интереси во Малешевијата, А. А.); за Округ Охридски Пенчо Поповиќ, пензионер и Серафим Крстиќ — прота; за Скопски округ др. Михајло Шушкаловиќ, лекар (родум од Сараево и познат спроводник на српската пропаганда и колонизација во Скопје, уште од турско време, А. А.) и други, од кои повеќе трговци и претставници на најреакционерниот дел на буржоазијата во Македонија, се истакнати „национални работници" и полициски чиновници.

Иако со акт на Министерството на внатрешните работи бр. 540 од 8 март 1919 година било забрането да се избираат за претставници полициски чиновници, како и со Уредбата пропишана за изборите, сепак истите биле изигрувани на еден или друг начин и биле избрани лица чии мандати можеле да се оспорат.

Многубројни писмени протести биле пратени до Привременото претставништво за неправилно и незаконски спроведените избори, а тоа станало предмет на остри дискусии и во самото Претставништво кога Верификациониот одбор требало да ги потврди полномошните на избраните пратенции.

Така, за мандатот на Никола Дрмоњчиќ, во извештајот на Верификациониот одбор стои следното: „Изборот на пратеникот господин Дрмоњчиќ, е извршен на ден 31 март, а господин Дрмоњчиќ е разрешен од должноста полициски писар на Околија Горно-Полошка на ден 24. март о. г. (1919, А. А.). според извештајот на господинот министер на внатрешните работи бр. 1777. Заради таквата положба на работите, Одборското мнозинство смета дека господин Дрмоњчиќ учествувал во подготовките за избор на околиските повереници — на кои избори бил функционер — надзорен орган и со тоа слободата на изборите на повереницитe на Горно-Полошка околија е доведена во сомневање а со тоа и самиот избор на пратеникот г-н Дрмоњчиќ, бидејќи бројот на повереницитe од таа околија е од влијание на резултатите на изборите. За Дрмоњчиќ гласале 81 повереник од кои 35 биле од Околија Горно-Полошка, каде Дрмоњчиќ бил полициски писар"[159]).

---

[158]) Стенографске белешке, свеска I, Загреб, 1919, страна 240.

[159]) Ibidem, страна 891; „Социјалистичка зора" бр. 61 од 19 август 1920. Пратеникот во Привременото претставништо, Никола Дрмоњчиќ, уште како полициски писар во Горно-Полошката околија, праќал писма до своите потчинети и ги терал

Против изборот на Никола Дрмоњчиќ се изјаснил и народниот пратеник Риста Трајковиќ и пред пратениците го рекол ова: „Полициските органи и тоа не само писари туку и жандари можат да влијаат на изборите во Македонија, најдобар доказ за тоа е и самата уредба... Дрмоњчиќ може да биде избран, но ако ја сакал правдата, тој не смеел да се кандидира како полицејски чиновник, а најдобар е доказ и тоа, што Кралската влада со своето решение забранува полициските чиновници да можат да бидат пратеници"[160]).

Мешањето на властите во изборите и избирање на луѓе првенствено од Радикалната партија и другите буржоаски партии споразумно, го потврдува пратеникот Риста Трајковиќ со следниве зборови: „Изборите се вршени со јавно гласање, а ги вршеа општинските писари или околиските чиновници, и тоа по список. Знам дека имало и некоја договорна листа што е од тука (од Белград, А. А.) таму упатена... Нашиот крај отсекогаш бил под влијание на властите, и немал можност сам слободно да ја изрази својата волја, и затоа ние треба да го воспитуваме тој сам слободно да се определува а не тоа да го врши под влијание на властите"[161]).

Протестите против незаконското избирање на Јован Кирковиќ, биле упатени по писмен пат до Привременото претставништво во вид на жалби потпишани од: Јован Крапчевиќ, шеф на финансиската управа — радикал, Жика Поповиќ, судија — напредњак, Воја Дамјановиќ, Спасоја Поповиќ и Павле Чубровиќ — учители, сите од Битола, но овие жалби биле одбиени. По тој повод пратеникот Антоние Тодоровиќ го изразил своето негодување со овие зборови „Новите краишта живеат под полициски режим. Мораме да ја спомeнеме и околноста дека по него (Јован Кирковиќ, А. А.) за окружен началник во Битола дојде неговиот пријател и нераздвоен другар, за кого се слуша и тоа дека вршел пробно гласање на три дена пред изборите. Бидејќи се овде во прашање моралот и угледот на нашата држава, не смееме да допуштиме,и како прв пратеник од јужните краишта да влезе во Парламентот еден полициски чиновник"[162]).

---

преку фалсификати да избираат повереници, кои него, Дрмоњчиќа, ќе го изберат за пратеник за Привременото претставништо за Тетовски округ.

Во едно писмо без печат и број, упатено до еден општински деловоѓа, Дрмоњчиќ пишува:

„Деловодителе,

Ти си поднесол извештај дека во твојата општина има само 2.390 души на 217 куќи. Спрема тоа, населението мора погрешно да е попишано, бидејќи е невозможно 217 куќи да имаат само 2390 жители. Поради тоа во записникот (за тоа ти испраќам формулар) ќе наведеш дека има 2510 или повеќе, па спрема тоа да избереш тројца повереници а не два. За поверник да го изберат претседателот Селим од Трново и уште еден што ќе биде сигурен наш човек, па кога ќе биде во Тетово да гласа за мене.

Ти испраќам листи како треба да го извршиш гласањето. Сврши го ова и сметај го како најважно".

23-II-1919 година, Церово. Никола Дрмоњчиќ с. р.

[160]) Стенографске белешке, свеска II, страна 893.
[161]) Ibidem, страна 544.
[162]) Ibidem, стр., 527—528.

Приговор бил ставен и на изборот на др. Михајло Шушкаловиќ, затоа што не бил роден во Македонија, бидејќи прописите предвидувале дека за пратеник може да биде избрано само она лице што е родено во Македонија. Пратеникот Никодие Милетиќ, го критикува тоа кршење на прописите од Михајло Шушкаловиќ и вели: „Јас преминувам преку критиките и работата и прописите според кои се избираат народни пратеници во Стара Србија и Македонија, но со жалење морам да констатирам дека во јужните краишта се издаваат нарочни уредби за избор на народни пратеници... Во расписот на Владата за изборите во новите краишта[...] стои сека кандидатот за пратеник треба задолжително да е роден таму. Меѓутоа постои чисто признание на господин Шушкаловиќ дека тој не е роден во Стара Србија, туку е роден во Сараево"[163]).

И покрај сите овие приговори и протести по однос на неправилните избори на поедини лица во Македонија, изборот на сите 14 пратеници од Македонија бил потврден[164]).

Со ваквите избори буржоазијата си осигурала едно послушно тело што работело исклучиво во интерес на буржоаското устројство во државата.

Политиката на владаечката буржоаска класа во Привременото претставништво била спроведувана на многу лесен начин бидејќи во ова Претставништво или воопшто немало претставници на револуционерниот пролетаријат или пак и тие што биле избрани се викале социјалисти само по име додека на дело биле застапници на една опортунистичка политика против интересите на пролетаријатот. Од Македонија, од Далмација, од Војводина и Црна Гора немало ниту еден претставник на работничката класа.

При изборите на пратеници за Привременото претставништво во Македонија имало безредија. Дури во Тиквешкиот округ дошло и до страшна тепаница меѓу Турци и Македонци во која имало 30 лица повредени.[165]) Оваа тепаница секако се случила заради тоа што тамошните Турци, собрани во организацијата „Џемиет" сакале да изберат радикалски кандидат, но биле избрани Демократски кандидати во лицето на Глигор Анастасов, адвокат од Кавадарци и Риста Трајковиќ.

Така „избрано" Народното претставништво, од својот прв состанок на 27 февруари 1919 година и првото редовно свикување од 16 март 1919 година па се до распуштањето во ноември 1920 година, било послушно оружје во рацете на дворот и Владата. Тоа било свикувано кога на Владата и била потребна согласност и одобрување на некој противнароден акт; неговите седници биле одложувани кога приговорите на некои пратеници би пречеле на политиката на Владата. Лишено од функции на највисоко законодавно тело и законодавна иницијатива, тоа Народно претставништво предизвикувало незадоволство

---

[163]) Ibidem, стр., 528—529.

[164]) Ibidem, стр., 908.

[165]) Архив војно историског института, кутија 56, фасцикла 2, Тиквешки жандармериски одред пов. бр. 26 од 3 март 1919 година до Командата на Брегалничката дивизиска област — извештај.

не само во редовите на работничката класа, туку дури и во редовите на еден дел од буржоазијата. Па и покрај критиката и од десно и од лево големосрпската буржоазија собрана околу дворот, го одложувала распуштањето на Привременото претставништво и распишување избори за Конституантата се дури не ги спровела сите мерки што би ѝ обезбедиле победа.

## 2. ОПШТИНСКИТЕ ИЗБОРИ ВО МАКЕДОНИЈА

Во периодот од изборите за Привременото претставништво, па до општинските избори што се одржале на 22 август 1920 година во Македонија станале крупни настани. Во тој период бил одржан основачкиот конгрес на КПЈ и Вуковарскиот конгрес на кој бил донесен и програмот на КПЈ, што претставувал важна придобивка за ориентација на револуцеонерните маси. Во тоа време работата среде масите била особено интензивна, така што класната свест и политичката зрелост доаѓале се повеќе до израз. Решителноста и истрајноста со кои се воделе штрајковите во 1919 и 1920 година ги привлекувале се повеќе работните маси во редовите на синдикатите и Комунистичката партија. Југословенскиот пролетаријат извојувал значајни победи, како на пример, осумчасовен работен ден, зголемување на надниците и др.

На пролетаријатот му претстоеле тешки борби за извојување на политички права, а особено по прашањето за учеството во влста. Требало да се водат упорни борби против буржоазијата и нејзиниот полициски апарат што се спремале преку изборите да протурат свои луѓе. Изборите за Конституантата особено биле одлагани од Дворот се додека не биле осигурени позициите на Радикалната и Демократска партија, главни столбови врз кои се крепела династијата. Пред сеопштото барање да се распишат изборите, владата на Љуба Давидовиќ, во почетокот на 1920 година, беше решила да ги распише изборите и против волјата на дворот, но монархот одбил да потпише указ за распуштање на Привременото претставништво и распишување избори, така што владата на Давидовиќ била принудена да даде оставка. Нова влада образувал Миленко Весниќ, и таа влада ги одложила изборите за Конституантата, но била принудена да ги спроведе општинските избори. Општинските избори требало да и послужат на владечката буржоаска класа како проба пред главните избори за највисокото тело во државата. Преку општинските избори, кралот и буржоазијата сакале да го дознаат односот на снагите меѓу пролетаријатот и буржоазијата и да преземат мерки за осигурување на изборите за Конституантата, ако се установи дека победата на буржоазијата на истите би била доведена во прашање.

Во предизборната кампања за општинските избори, ѝ биле правени секакви пречки на КПЈ од страна на власта за да не и се даде време и можност да излезе спремна на изборите. Како позната мерка во она време што ја преземале војните власти да ги отстранат поактивните

комунисти, било повикување на војна вежба, Исто така на комунистите им била оневозможувана изборна пропаганда[166]).

На 22 август 1920 година биле спроведени општинските избори во Македонија, на кои КПЈ на Југославија однела победа, која била до толку поважна што е постигната во условите на прогонување на се што е прогресивно.

Македонскиот народ преку овие избори дал израз и на своите национални стремежи избирајќи општински одборници од својата средина.

Народот гласал масовно во „црвената кутија" и во десетина места за општински одборници биле избрани комунисти.

Големи победи на општинските избори биле постигнати во Скопје, Куманово, Велес, Кавадарци и други места во Македонија.

По три дена од изборите „Социјалистичка зора" ги објавила првите резултати од општинските избори. Ќе наведеме само некои податоци што ги дава „Социјалистичка зора" од кои може да се види надмоќноста на комунистичките кандидати над кандидатите — припадници на буржоаските партии.

Во Куманово: комунистите добиле 720 гласа, демократите 500, радикалите 280.

Во Велес: комунистите 1285, демократите 528, радикалите 66 гласа.

Во Битола: комунистите добиле 887 гласа и 6 одборници. „Благодарејќи на несвесните Турци радикалите добија 231 глас повеќе од нас"[167]), јавувале од Битола.

Дека навистина голема заслуга за победата на радикалите во некои изборни единици на општинските избори имале муслимански маси предводени од оџите и беговите, кои биле тесно поврзани со радикалските прваци, ни покажуваат резултатите од изборите, т. е. таму каде преовладувал муслиманскиот елемент, победиле радикалите.

Сиромашните муслимански маси гласале за радикалите и заради тоа што беговите и оџите вршеле притисок врз нив, бидејќи истите, при нерешеното аграрно прашање биле економски зависни од муслиманските врвови.

Чуварите на радикалските кутии, обично оџи, при гласањето, на муслиманското население му викале: „оваа кутија е муслиманска."[168])

По долго одолговлечување, властите биле принудени да ги предадат општините во кои добиле комунистичките одборници на управување на истите, но во работата им правеле севозможни пречки. Веднаш била прекинувана старата буржоаска бирократска пракса во општините. Првенствено се пристапило кон решавање на најхитните комунално-социјални проблеми. Во градовите и во селата се обезбедувала чиста вода за пиење, се раздавала бесплатна храна, огрев и облека на сиро-

---

[166]) Четрдесет година I, 1919—1929, Београд, 1959, страна 125; — „Социјалистичка зора" број 69 од 1 септември 1920 година.

[167]) „Социјалистичка зора" број 64 од 25 август 1920 година.

[168]) Ibidem.

машното население и др. Во Скопје општинскиот одбор завел непрекинато работно време за странките и ажурно ги решавал предметите што биле упатени до општината[169]).

Тесните врски со народот, како и постигнатите резултати во краткото време на постоењето на комунистичките општини во Македонија, ги придобило народните маси, кои и покрај нечуен терор се готвеле да излезат на изборите за Конституантата и да си го дадат својот глас за КПЈ.

## 3. ИЗБОРИТЕ ЗА УСТАВОТВОРНАТА НАРОДНА СКУПШТИНА

Општите прилики пред изборите во есента 1920 година, на територијата на Кралството на СХС биле навистина сеуште несредени. Со својата контрареволуционерна улога, како и со својата лоша постапка спрема одделните националности и национални малцинства, југословенската буржоазија ја влошила уште повеќе политичката ситуација во земјата. Во Хрватска биле предизвикани масовни бунтови со таканареченото жигосување на добитокот. Гладот, скапијата и експлоатацијата над широките народни маси предизвикале масовни штрајкови што од темели ја разнишале буржоаската владавина во Кралството на СХС.

Неуспехот во надворешната политика, особено со плебисцитот во Корушка, го намалил угледот на државата и во очите на надворешниот свет.

Македонија се наоѓала во поспецифична положба во заедничката држава, заради нерешеното национално прашање, и затоа општата положба била полоша отколку во која било друга област. Државните комитски чети вршеле нечуен притисок и терор за да го денационализираат македонскиот народ. Клучното прашање на огромното мнозинство на селското население, аграрното прашање, не само што не било решавано на начин да ги задоволи месните интересенти, туку со колонизирање на смејства што иделе во Македонија, разочарувањето, а со тоа и гневот на населението пораснал спрема буржоаската власт. Лошата јавна безбедност, како и разните струи и влијанија, однадвор и одвнатре, ја расколебале верата на народот во искреноста на државната политика да му помогне да тргне по еден пат што би му ветувале мирен развиток и гаранција на човечките права. Корумпирнаоста на државните органи почнувајќи од најниските па до највисоките, уште веднаш по Првата светска војна, придонесла народот да ја замрзи, буржоаската власт. Стојан Протиќ, секако пак тргнувајќи од интересите на својата партија во Македонија рекол дека „власта во Јужна Србија (читај Македонија — А. А.) е со најмалку народна контрола, а со најмногу безочност, притисок и своеволија. Таму најсилно може да се агитира и најмногу да се злоупотребува и со аграрното прашае..."[170])

---

[169]) Четрдесет година. . .. страна 124—129.

[170]) Протић М. Стојан, Уочи Уставотворне скупштине, Београд, 1920, страна 81.

Разочаруван со години од „идејни" водачи за ослободување, македонскиот народ, по воените години, не сакал веќе да чуе за „ослободувачката" мисија на реакционерната ВМРО која преку терор, атентати и месни бунтови создавала само пустош во Македонија.

Единствена сила што ги разбирала стремежите за слобода и подобар живот на народот била новосоздадената Комунистичка партија на Југославија. Иако сеуште немало одреден правилен став по македонското национално прашање, КПЈ се афирмира во очите на македонскиот народ, бидејќи е решителен борец за правата на народните маси, против експлоатацијата и националниот гнет.

Првата проба со општинските избори и победата на КПЈ на истите ја стреснуваат буржоазијата и таа завела силен терор пред изборите за Конституантата.

Од секаде пристигнувале вести за растурање на комунистичките зборови. „Социјалистичка зора" за теророт што го вршела власта врз комунистичките организации, за да ги оневозможи во предизборната агитација, пишува: „Во изборната борба во некои краишта, како во злосреќниот „Брегалнички пашалак", полициските и војните власти на сите можни начини денеска ја пречат не само изборната агитација туку и нормалната работа на организациите. На пример, во Штип теророт на полицијата е толкав, што кафециите поради страв од репресалии не и даваат никаде локал на нашата организација ниту за постојан стан, ниту за собранија, а во Кочани на нашите другари воопшто им се забранува дури и правото на коалиција, а за агитација не станува ни збор"[171]).

Како пред општинските избори, така и пред парламентарните, активните комунисти ги повикувале на војна вежба. Командата на, Струмичката област „за да ја прекрати дејноста на 16 граѓани од Струмичко, како членови на бугарската организација и комунисти ги повикува на вежба"[172]).

Преку заканувања и терор биле приморувани луѓето да се определуваат за буржоаските партии кои ја развиле својата дејност и во Македонија, ветувајќи му на народот се, само да го оттргнат од КПЈ. Ако некој не сакал доброволно да стане член на некоја буржоаска партија, тогаш „ќе те викне началникот и ќе ти нареди да се определиш за неговата партија и ќе се определиш... Но кога ќе се смени началникот? Ке дојде друг и тогаш ќе се определиш за неговата партија"[173]).

Македонија била „политички необработена" и во неа тргнале важни функционери од буржоаските партии во потрага за мандати во предизборната кампања, напуштајќи ги своите места во државната администрација. На такви кандидати што го користеле својот авторитет пред своите пониски полициски органи, овие последниве им помагале на своите претпоставени „да го убедат" народот да гласа за нив. „Со-

---

[171]) „Социјалистичка зора" број 102, од 21 октомври 1920 година.

[172]) Архив војно-историског института, кутија 58, фасцикла 6, Командата на Струмичката област пов. Ђ. бр. 18, од 23 март 1920 г., до Командата на III арм. област.

[173]) „Социјалистичка зора" број 6, од 29 февруари 1920 година.

цијалистичка зора" ги разобличувала пред народот таквите појави и во своите написи вели: „Заплашувањата и насилбите, па и ќотекот од страна на полициските, па и општинските власти, значително влијаат на политичкото определување на македонскиот народ. Македонските политичари задоволно си ги тријат рацете и си прават сметка без крчмар. Тројца окружни началници радикалски поднеле оставка на државната служба, сметајќи како готово дека ќе бидат избрани за народни пратеници. Дури по некои си ги запазиле своите периметри — своите изборни окрузи. Така инспекторот на Министерството за трговија фрлил око на Тетовскиот округ, постојано го бараат гостиварски и тетовски Турци низ Скопје. Во Тиквешкиот округ фрлил јадица некогашниот околиски началник во Неготино — Видаковиќ, а во Велес се борат Прохаска и судијата Радојчиќ..."[174])

Во предизборната кампања буржоазијата вршела дискриминација спрема КПЈ, припишувајќи и тесна поврзаност и соработка со комитското движење. Тоа бил изговор за да ги гони комунистите во Македонија како „бугараши".

Овој потез на буржоазијата всушност бил тесен шовинизам од кој таа никако не можела да се ослободи. „Социјалистичка зора" ги откривала вистинските намери на буржоазијата и по тој повод го пишувала следново: „Меѓутоа, оние што не можат да се подигнат малку повеќе од националниот шовинизам и да се ослободат до предрасудите на своето буржоаско воспитание, не можат да ја сфатат таа појава, инаку многу јасна и разбирлива и затоа нивните наводи против ширењето на комунизмот во Македонија се смешни и многу лабави. Меѓу другите тие непрестано ни упатуваат еден излижан и олитен аргумент, дека граѓаните на Македонија ги премачкале своите фирми со црвена боја само затоа, на тој начин вешто да ги прикријат своите национални бугарски чувства. Тоа е една најобична лага, со која буржоазијата секогаш се служи кога и треба макар каков повод за прогонување на работничкото движење"[175]).

Во атмосферата на општо незадоволство на југословенските народни маси од режимот на владеачката буржоаска класа бил донесен изборен закон и распишани избори за Уставотрорното собрание.

Со распишување на изборите било распуштено Привременото народно претставништво, како и Хрватското народно веќе, Српската народна скупштина и народните скупштини на Црна Гора и Војводина.

„Со овој акт буржоаската влада ја истакнала својата непоколеблива одлука, да продолжи со ликвидирањето на дотогашните државно-правни историски „индивидуалитети", наиме, бришење на сите дотогашни посебни државно-правни положби на југословенските земји, посебно на Хрватска"[176]).

По Изборниот закон, за ден на изборите бил определен 28 ноември 1920 година.

---

[174]) Ibidem, број 49, од 18 јуни 1920 година.

[175]) Ibidem, број 7 од 22 февруари 1920 година.

[176]) Др. Константин Бастаић, др. Фердо Чулиновић и др. op. cit, страна 176.

По тој изборен закон биле усвоени принципите на општо, еднакво, непосредно и тајно право на глас. Право на глас имале сите оние кои до денот на изборите навршиле 21 година старост. Од активно и пасивно бирачко право биле исклучени жените, младината под 21 година старост и војската.

Свои кандидатски листи истакнале 22 партии за овие избори.

КПЈ во Македонија истакнала 41 кандидат на својата листа[177]).

Во бирачките спискови од целата територија на Кралството биле внесени вкупно 2.490.576 лица, а гласале се на се 1.619.813 избирачи... Изборите се извршиле по изборни околии кои можеле да имаат најмногу 30.000 жители и се гласало тајно со гумени куглици[178]).

Комунистичката партија на Југославија и покрај теророт пред изборите и во време на истите однела голема победа. Таа добила 58 пратенички места со 198.736 гласа, трета по ред по број на мандати и добиени гласови. Сразмерно на бројот на населението во Македонија КПЈ добила најмногу пратенички места — 15[179]).

Уставотворната скупштина на Кралството СХС се собрала на прво свое заседание на 12 декември 1920 година во Белград. Наместо предвидените вкупно 419 свои членови, во неа влегле само 367 народни пратеници. Одбиле да дојдат во Скупштината 50 народни пратеници избрани на листата на „Хрватската републиканска селска странка" и двајца народни пратеници „праваши"[180]).

Буржоаската власт била изненадена од победата на КПЈ особено во Македонија. Споменатиот отпорано Р. А. Рајс, по повод победата на КПЈ на изборите во Македонија пишувал: „Македонците масовно гласаа за комунистите убедени дека ќе настапи нова ера... Студентите, па дури и млади чиновници ги помагаа српските непријатели во оваа работа... Во Охридската околија најревносен пропагандист беше еден

---

[177]) Статистички преглед избора народних посланика, Београд, 1921. Книгата не е пагинирана. На територијата на Македонија КПЈ на својата изборна листа имала 41 пратенички кандидат заедно со нивните заменици.

[178]) Др. Константин Бастаић, др. Фердо Чулиновић и др. op. cit., страна 177.

[179]) Статистички преглед избора народних посланика, Београд, 1921. Според овие статистички податоци во Македонија биле избрани овие народни пратеници од листата на КПЈ:

I. *Битолски изборен округ*: 1. Ратко Жуњиќ, учител од Битола. 2. Драгутин Буквиќ, секретар на сојузот на работничките животни намирници од Белград, 3. Танасие Илиќ, судски писар од Прилеп.

II. *Брегалнички округ*: 4. Душан Цекиќ, трговец од Скопје, 5. Воислав Ѓ. Стојановиќ, судија од Приштина.

III. *Кумановски округ*: 6. Коста Т. Дајлевиќ, кројач од Куманово, 7. Лавро Клеменчиќ, секретар КП од Љубљана, 8. Ѓорѓе Ступаревиќ, адвокат од Куманово.

IV. *Охридски округ*: 9. Танасие Илиќ, судски писар од Дебар.

V. *Скопски округ*: 10. Душан Цекиќ, трговец од Скопје. 11. Петар Ѓорѓевиќ, столарски работник од Скопје, 12. Коста Новаковиќ, новинар од Белград.

VI. *Тетовски округ*: 13. Драгутин Тасиќ, кмет правник од Скопје.

VII. *Тиквешки округ*: 14. Петар Ѓорѓевиќ, столарски работник од Скопје, 15. Милорад Пантиќ, судија од Гњилане.

[180]) Др. Константин Бастаић, др. Фердо Чулиновић и др. op. cit., страна 177.

студент од Белградскиот универзитет, кој истовремено беше државен чиновник во Охрид. Тој се вика Коста Миљовски, родум од Ресен..."[181])

Додека властите сметале со терор да го натераат населението да гласа за буржоаските партии на изборите, тие постигнале обратни резултати така, каде што теророт бил пожесток, комунистичките кандидати добиле најголем број гласови ,каков што бил случајот во Македонија. За ваков терор во Македонија тогашниот секретар на КПЈ и народен пратеник, — Сима Марковиќ, одговарајќи на едно прашање на министерот на внатрешните работи — Милорад Драшковиќ му рекол: „Тепање претепување и убивање на луѓе, работници комунисти се врши ширум целата наша земја... а особено во Македонија"[182]).

Властите од теренот јавувале тревожни вести дека на општо нивно изненадување населението масовно гласало за комунистите. Началникот на Кумановскиот округ, уплашен од успехот на КПЈ му пишува на командантот на Вардарската дивизиска област помеѓу другото и следново: „Со ова писмо сакам, господине полковниче, да Ве известам за ситуацијата во Кратовската околија. — Исходите на изборите за народни пратеници во таа околија дадоа неочекувани резултати. Целата околија — „готово листом" — гласаше за комунистите, и со тоа сакаше да даде видлив израз против денешната управа..."[183])

Зошто баш во Македонија беше толку голема победата на КПЈ, пишува и Коста Новаковиќ: „Македонското население беше сито од окупациите и анексиите на сите „ослободителни" буржоазии, од нивните војски и нивните жандармерии — кои оставаа крвави траги, пустош, маки и гробови. И веќе во 1920 година, повеќето од половината Македонци, сите што страдаа, гласаа за револуционерната работничка партија, на чие знаме беа испишани паролите за независна Македонија и федерација на балканските работничко-селански републики. Тие чувствуваат дека тука им е спасот: во револуционерниот социјализам, во заедничката борба со работниците, кои исто така како и тие пиштат под јаремот на богатите и силниците"[184]).

Владаечката буржоазија гледала на секој начин да го сузбие револуционерното движење на работниците плашејќи се од револуција. Затоа, само на еден месец по изборите била донесена „Обзнана" што била уперена исклучиво против револуционерните сили во земјата. Тоа било сигнал за започнување на една жестока потера против КПЈ. Заради тој терор и апсења на 11 јуни 1921 година, комунистичките народни пратеници ја напуштиле Скупштината. Веќе во јули истата година, со изгласаниот „Закон за заштита на државата" било забрането легалното постоење на КПЈ и започнал уште посилен прогон.

---

[181]) Р. А. Рајс, Писма из Маћедоније, „Нови живот", свеска III, страна 65, Београд, 1921.

[182]) Стенографске белешке, књига I, страна 10.

[183]) Архив војно-историског института, кутија 68, фасцикла 2, Начелникот на Кумановскиот округ, пов. бр. 650, од 7 декември 1920 година, до командантот на Вардарската дивизиска област — Скопје.

[184]) Коста Новаковиќ, op. cit. страна 31.

Од тогаш за македонскиот народ настапиле уште потешки моменти и во наредните 12 години, имало стотици убиени и на десетици илјади затворани Македонци.

Со 1920 година завршува еден период на револуционерен подем, во кој буржоазијата од цела Европа се исплашила за својата власт и за своето постоење воопшто. Во тој револуционерен период по Првата светска војна, недоволно вооружени со марксистичка наука, без некој подолг револуционерен опит, лидерите на КПЈ — како што бил Сима Марковиќ, не можеле да ја оценат слабоста на буржоазијата и зрелоста на револуционерната ситуација и да извршат решителен напад на владеачката буржоазија, туку и позволиле да се зацврсти на власта и да изврши јуриш на Партијата и да ја разбие.

Со забраната на КПЈ, Македонија се нашла во уште поспецифична положба, во однос на другите народности во Југославија. Од една страна се засилил теророт над населението од бројните комитаџии праќани од Бугарија, а од друга страна, властите вршеле незапаметен терор над населението, под изговор дека ги гонат комитаџиите и тоа им бил изговор да ја засилат великосрпската асимилаторска политика над македонскиот народ.

## ЗАКЛУЧОК

### I

Во двете балкански војни и во Првата светска империјалистичка војна, македонскиот народ поминал низ многубројни перипетии и тешкотии. Посебно Вардарска Македонија доживеала најтешки моменти во својата историја во овој период. Во неа се сменуваат „ослободителите" и жестоко се пресметнуваат со своите противници што самите ги создале преку своите пропаганди вршени со децении во текот на турското ропство. Масовните интернирања на стотици македонски семејства, и чести убиства, ги одбележуваат годините на владеење и на српскате, а особено на бугарските власти во Вардарска Македонија. Мобилизацијата на луѓе и добиток за фронтовите вршени со подеднаква суровост и од едните и од другите ја лишиле Македонија од потребната работна рака и добиток и земјата, основно средство за производство, останала речиси необработена и запустена.

Македонците во составот на српската војска се бореле против своите браќа Македонци мобилизирани во бугарската војска. Како и да се решела војната, едните од нив ќе биле победители, а другите победени. Во овој случај огромниот број од македонскиот народ се нашол не по своја вина, во таборот на победените. Се случило она што некој рекол: „тешко на победените".

### II

При вакви околности, во процесот на создавањето на државата на Србите ,Хрватите и Словенците, прашањето за Македонија не било никаде, ниту на еден состанок меѓу српската влада и Југословенскиот

одбор покренато. На една од конференциите на Крф, што и претстоеле на Крфската декларација, прашањето на Македонија било оквалификувано од Претседателот на Југословенскиот одбор др. Анте Трумбиќ, како „прашање на сила". Вардарска Македонија била во доменот на „Велика Србија" и како таква влегла во новосоздаденото Кралство на Србите, Хрватите и Словенците.

III

Националното прашање во стара Југославија ниту било покренато, ниту решавано, бидејќи на големосрпската хегемонистичка буржоазија најмногу и конвенирала идејата на „троимен народ". Во тој „троимен народ" вештачки бил вклучен и македонскиот како дел од српскиот народ, како дел од Србија — „Јужна Србија".

IV

На секаков обид да се истакне македонската индивидуалност властите се закануваат со омразениот „бугаризам" кој му направил големи пакости на српското население особено во Топличкиот крај и кој бил победен во војната.

V

По војната во Македонија владеела воена диктатура помагана од стариот цивилен апарат кој владеел според специјалните уредби за „новите области" донесени за Македонија уште во 1912 година и што останале на сила до 16 август 1919 година.

Теророт вршен од страна на органите на власт и „државните комитации", а со цел што побргу да го денационализира и асимилира македонскиот народ, придонесол народот да ја намрази таа ненародна заедница на народите на Југославија.

VI

Народот ,поминал низ сите лошотии што ги носи војната, со изменета веќе психологија и свикнат на жртви, масовно бегал во горите со оружје в рака. Таа појава особено била масовна во Хрватска и била изразена во таканаречениот „зелен кадар", но не била ретка и во Македонија.

VII

Масовните емигрирања по војната, особено во Бугарија, како и колонизирање на немакедонци во Вардарска Македонија, во многу го измениле етничкиот состав на населението, а од друга страна создале политички проблем што доаѓал до израз за целото време на постоењето на стара Југославија.

VIII

На емигрантите Македонци во Бугарија или им се забранило за секогаш враќањето на своите огништа или тоа враќање им се отежнувало со заканување од властите „дека ќе им се создаде вина (иако кај мнозинството таква не постоела) и ќе бидат судени".

При вакви услови еден дел од македонската емиграција или наполно се сврзал со шовинистичката бугарска буржоазија (особено постарата која отпорано била сврзана економски со истата), друг дел се вклучил во напредното револуционерно движење, а третиот дел, што по собирните логори ги испитувал сите лишенија и глад бил „милом или силом" врбуван од реваншистичките кругови во Бугарија за комитаџиски чети што упаѓале на територијата на Вардарска Македонија и пак се враќале назад, а мирното население, и особено нивните блиски роднини, биле подложени на нечуени прогони, затворање и уништување.

IX

Кога при изборите за претставнички тела по секоја цена се протураат за претставници „национално свесни и заслужени за српството елементи", македонскиот народ, лишен од политички права, прибегнал под крилото на опозицијата (најчесто кон Демократска партија), а масовно ја прифатил програмата на КПЈ, која се бори за рамноправност, остро го критикува буржоаскиот систем, како и системот на владеење во Македонија и бара федерација во државното устројство. Затоа во Македонија комунистите ги добиле општинските избори во најголемите градски центри, и затоа преку 40.000 гласачи од Македонија испратиле 15 народни пратенции од Комунистичката листа во Конституантата.

X

Преку реквизиции и грабеж од секаков вид, Македонија била стопански упропастена во текот на долгогодишната војна. Македонските селски маси „немале морално право" да добијат земја според аграрната реформа што започнала да се спроведува од почетокот на 1919 година, туку земјата, што како чифчии од памтивек ја работеле нивните претци, ја добивале колонисти, кои биле населувани во Македонија првенствено од стратегиски и политички причини, а најпосле и од економски.

XI

Од огромните репарации што ги добило Кралството СХС, за Македонија не било доделено ништо. Ваква дискриминација се вршела и спрема македонската буржоазија, која не добила државни кредити, ни пак можела да ги има во свои раце клучните стопански извори.

XII

Версајскиот мировен договор ги потврдил решенијата на Букурешкиот мир од 1913 година и Македонија и денеска останува разделена на три дела.

Дележот на Македонија особено се одразува негативно, дури и катастрофално по нејзиното стопансвто и по етничката целост.

Важните културни и стопански центри од историското минато на Македонија остануваат без меѓусебни економски и културни врски и се откинати од својот хинтерланд и осудени да „вегетираат" или сосема да бидат сосипани.

## LA MACEDOINE VARDARIENNE — DEPUIS LA PREMIERE GUERRE MONDIALE JUSQU'AUX ELECTIONS DE LA CONSTITUANTE, LE 28 NOVEMBRE 1920

*Resumé*

D'après le traité de Bucarest, la Macédoine Vardarienne (exepté le département de Stroumitza) fut cédée au royaume serbe. En automne de la même année, la Macédione Vardarienne fut partagée en trois départements militaires: Vardarien, de Bregalnitza et de Bitola. Un recensement de la population masculine de 20 à 50 ans a été entrepris aussitôt. Au printemps de 1914, tous les hommes âgés de 20 à 25 ans ont été recrutés dans l'armée serbe et dans chaque département militaire fut formé un régiment.

Sous l'influence de la propagande qui venait de Bulgarie et à cause du mauvais traitement infligé à ces jeunes soldats-Macédoniens de naissance, les recrues de Chtip réfusèrent d'une manière démonstrative de prêter serment à Kragouévatz.

Dès le commencement de la Premiere Guerre Mondiale jusqu'au 15 juillet 1915, la Serbie a mobilisé en Macédoine Vardarienne 58.798 soldats et réquisitionné 22.245 têtes de gros bétail et 2.782 voitures pour les besoins de l'armée.

Les Macédoniens ont lutté dans les rangs de l'armée serbe contre l'Autriche-Hongrie et ont emporté des succès à Smédérévo, à Ada Tziganlia, à Goutchévo, à Koupinovo et à Matchkine Kamene (en Srebie).

Lorsque, vers la fin de 1915, la Bulgarie a occupé la Macédoine Vardarienne, elle aussi de sa part a mobilisé les Macédoniens et a formé la XI-e Division dite Macédonienne, qui comprenait 33.;000 soldats et qui jusqu'à la fin de la guerre a lutté au front de Salonique.

Pendant la guerre, sur la territoire de la Macédoine, il y a eu toujours plus de 500.000 soldats de la part des deux camps ennemis, qui se procuraient des provisions sur place.

L'armée bulgare réqusitionnait toujours des denrées et d'autres produits pour les soldats, de façon que la population en Macédoine était exposée à la famine chronique, ne recevent que 300 gr. de pain par jour (le pain d'-ailleurs était la nouriture fondamentale de la population). A cause du haut prix des denrées, celles-ci étaient inaccissibles aux les habitants des villes et des cas de morts causée par la famine n'étaient pas rares.

La corvée, qui était en vigueur pour toute la population, lui pesait particulièrement. Les lignes des chemins de fer: Kitchévo—Ohrid et Gradsko—Prilep ont été construites exclusivemnet par la corvée. La population trouvé apte au travail, devait s'y randre à ces chantiers en trois relèvesuccessives.

Pendant la guerre, les autorités serbes, de même que les autorités bulgares, ont procédé à des internements en masse et quelquefois à des assassinats des habitants macédoniens. Les autorités Bulgares ont surtout interné des arondissements de Bitola (Monastir) Prilep et Poretché.

La guerre n'a laissé que des ruines en Macédoine. La ville de Doïran et des dizaines de villages, tout près du front, ont été conmplètement détruits; quant à la ville de Bitola (Monastire), les deux tiers des maisons y ont été démolies...

Pendant la guerre et les premières années qui suivirent des épidémies régnaient parmi la population et le bétail. La „grippe espagnole" fauchait la population et on avait de grandes difficultés pour enterrer tous ces morts.

Après la guerre en vertu du traité de Versailles, la Macédoine est toujours restée partagée entre le royaume des Serbes, Croites et Slovènes (la Macédoine Vardarienne), la Bulgarie (la Macédoine de Pirine) et la Grèce (la Macédoine Egéénne). Par la traité de Neuilly la Bulgarie a dû ceder le département de Stroumitza au royaume SCS.

A cause du partage de la Macédoine en trois parties, d'importants centres culturels et économiques ont perdu la possibilité de communiquer entre eux et la liaison avec leurs régions, de sorte que tout cela a eu des répercussions négatives sur l'économie de toutes les trois parties de la Macédoine.

Immédiatement après la guerre, le manque de vivres a provoqué une spéculation en masse, une contrebande intense et la „bourse noire". Les autorités civiles et militaires fronteliers représentants du régime mégaloserbe, étaient en liaison avec les contrebandiers et s'enrichissaient illégalement.

Le changement de l'argent pendant la guerre, et après elle, était toujours à la charge du peuple. Celui qui en 1914 avait 100 dinars, après les changements survenus plusieurs fois, après la guerre, n'en pouvait avoir que 25 dinars.

Des considérables réparations de guerre, que le royaume des Serbes, Croates et Slovènes avait obtenues, presque rien n'a été destiné à la Macédoine, bien qu'elle eût subi d'énormes dégâts du fait de la guerre.

Les brigandages et les pillages faits par les bandes albanaises-„katchaks" (à l'Ouest de la Macédoine); par des bandes qui venaient de Bulgarie (à l'Est de la Macédoine), ainsi que par les autorités militaires et civiles, ont duré jusqu'en 1922 et la population macédonienne en souffrait beaucoup.

Les autorités n'étaient pas en état de défendre le bien et la vie de leurs sujets en Macédoine Vardarienne.

Pendant la guerre même, et après elle, les autorités bulgares et serbes ne faisaient que dénationaliser et assimiler le peuple macédonien par l'intermediaire de „komitadjis d'Etat", par des écoles en défendant l'emploi de la langue et le nom macédoniens et par des plans ayant pour but „l'administration de la Macédoine". En Macédoine les autorités serbes régnaient par la voie de décrets spéciaux, mis en vigueur aussitôt après la guerre Balcanique et qui y ont été maintenus jusqu'au 16 août 1919.

En profitant de cette situation spécifique de la Macédoine, les auto-, rités gouvernementales, surtout le voivoda Jovan Babunski exerçaient une terreure inoïe en Macédoine.

Au cause de la terreur, de la misère et de la question nationale non résolue ainci que sous l'influence de propagandes venant de l'extérieur, des milliers de Macédoniens s'enfuyaient dans le maquis le fusil à la main, ou bien ils émigraient en Bulgarie.

Les mécontentement était surtout grand chez les paysans, car sur les terres que laboraient encore leurs ancêtres, l'Etat commenca à coloniser des familles des autres régions de Yougoslavie, dans le but de dénationaliser et assimiler le peuple macédonien.

Dans les villes régnaient le chômage et la famine. Tout cela contribua à ce que les masses populaires se groupèrent autor du Parti communiste de Yougoslavie, récemment fondé, qui critiquait amèrement le système bourgeois et exigeait l'introduction le système fédératif en Yougoslavie plurinationale.

En mars 1919, des élection ont eu lieu en Macédoine au moyen des mandataires, pour des députés de l'Assemblée provisoire du royaume de SCS. En Macédoine Vardarienne ont été élus 14 députés, mais tous appartenaient aux partis bourgeois. Parmis les élus il y en avait aussi des fonctionnaires de la police.

Aux élections communales du mois d'août 1920 dans les plus grands centres communaux (Skopjé, Velès, Koumanovo etc.) ont été élus des représentants communistes.

Aux élections de la Constituante, du 28 novembre 1920, le peuple macédonien a voté en masse pour les candidats de la liste du Parti communiste de Yougoslavie et a élu 15 députés.

*Pavao Vuk-Pavlović*

# VREDNOTA U SVIJETU

Čovjek se ne dostaje zazbiljnosti ni svojevrsna bistva po nekom samotnom jastvu. Da se uopće i može upoznati kao jedinka i kao lice, zahvaljuje upravo činjenici, po kojoj mu je sudbinski prikrojen neki svijet, što mu pripada baš kao što je i on pored sve osobnosti vezan uza nj. Tek izdižući se s dna razmjerne neke ukupnosti predmeta, koja mu se ovako ili onako stavlja nasuprot kao konkretna razmjerna cjelina, kao svijet, može da bilo kako omjeri svoj lik kao ljudski i kao svoj. No kako s druge strane svijet taj dobiva svoju neku određenost time, što konkretno ljudsko lice, kojemu je taj svijet dan, i samo ulazi u nj kao bitan njegov član, nije on, koliko se prikazuje kao specifično ljudski svijet, nikako do kraja izmjerljiv, bio on i još tako ograđen. Koliko se u njemu kao zazbiljnoj veličini i odražavao bitak, toliko se njime ogleda i bivanje, kao što je već samo ljudsko biće podvrgnuto neizbježnosti dolaženja i prolaženja. Stoga se takav oseban svijet i ne da nikako shvatiti kao dosljedna ili gotova datost, koja bi u svim svojim odnosima i vezama bila tako nazočna, da bi se ikada dala toliko prozreti i da bi uopće bila toliko pregledna, koliko bi to iziskivala nužda trajna razračunavanja s njime. Ni po svome jedinstvu ni po svojoj cjelini ne može se smatrati ikad dokrajčenim ili savršenim. Kakogod i bio takav, kakav jest, on je opet i neodrediv po onome, što se u njemu kao klica krije. Znat će se prikazati kako minutljivim tako i nečim, što sveđ nadolazi. No lik mu svakako nije krut; on je štaviše plastičan.

Samo ona između odredivih pri tome svjetskih razina, u području koje se da uvidjeti prostornovremenski ograđen, u uskom biologičkom smislu shvatljiv opstanak, pripada ovdje nečemu, na što, bilo ono i prolazno, čovjek u neku ruku već unaprijed nailazi i što mu se tako kao zbiljsko i isprečuje. No pored toga iskrsava iznad tih granica ispred čovjeka i zadana razina svijeta, prema kojoj će napredovati i koje se treba dostati, da bi joj nekako gradio i dao lik relativne cjeline svojega svijeta, da bi svijet taj u tome smjeru i nekako podgrađivao i sveđ nanovo oživljavao, ima li i hoće li poraditi oko naspora i punoće svojevrsno ljudske i u biću čovječjem na jedinstven način osnovane egzistencije.

Pored područja činjeničnih stanja, kojima se čovjek ima prilagoditi, pripada k svijetu ljudskome bez sumnje jednako i krug kako onoga, što zna biti poželjno ili traženo, tako i idealnih prohtjeva, koje je često teško

zadovoljiti, no koji se bez izuzetka isprečuju ispred smrtnika sa zadatkom nametnutim mu od života, da bi ga sveđ iznova kušao rješavati, da bi prihvatio smjernice tim zadatkom iskrsle i pokorio se unutrašnjoj namjeri i svrsi njegovoj, kako bi se svijet kao svijet ljudski dostao jednoznačnosti i sklada, tako da bi se ispred njega i u njemu mogao čovjek snalaziti i razviti do visa svoga bistva i osebnoga svog pozvanja. Ta svijet njegov nosi pored sloja golih činjenica i razinu vrednote, kao i onoga, što se može ili i mora smatrati valjanim ili i nečim, što treba ili bi trebalo da bude, svjetsku razinu, koje se jedinstvo nadaje vrijednosnim odnosom, vrijednosnom vezom, pa se kao takvo i može razaznati i smije naznačiti kao „smisao". Razina je ta područje koliko stvoreno toliko i podvrgnuto potrebi sveđ iznovična ostvarenja i stalno bi stvaralačko izgrađivanje upravo toga područja trebalo iznad puste činjenice vegetiranja životu ljudskome osvijetliti i prohodnim učiniti put neki ispunjenja i opravdanja.

Uz opstanak prianjaju dašto vrednote, koje se priprosto nadaju s njim, vrednote opstanka, koje pute biće na njegovo održanje i intenziviranje njegove vitalnosti. No samim tim opstanak u bistvenom smislu nije očovječen. Tek po ostvarivanju životne razine vrijednosti i smisla iznad gole vitalne sfere te uvrzenjem njenim u skupnost čovječjega svijeta dobiva i sam opstanak osebnu funkciju, da bude podupornjem specifično ljudski djelovnome biću, koliko se ono očituje kao duševno-duhovno jedinstvo znajući sebe odgovornim, te da u tome smjeru služi vrednovanjima tome biću svojstvenima, ukratko vrednotama bistva, ne samo onima opstanka. Time pak biva ljudski opstanak nosiocem personalnoga bistva.

Svjetska se razina vrednote i smisla proteže, koliko se njome naznačuje doseg personalnosti, na određena obličja, koja se, raznovrsna, daju između sebe razlikovati, a upućena su po bistvu jedna na druga te u svojoj povezanosti, na osnovu njihova odnosa i međusobne im unutrašnje napetosti pogoduju objavi smislovita života. Koliko se međutim iskazuju opstojnima, mogu da takvima budu i ostanu tek po stalno obnovljenom ostvarenju vrednota.

Koliko se tiče osobitih tih obličja, valja ponajprije misliti na lice (osobu), kao što se iskazuje biće ljudsko, koliko se određuje prema vrednotama te je podjedno pogledom na njih i njihovo ostvarivanje stvaralačko. Ne manje pak treba da se tu zajedno s licem uoči i „zajednica", gdje se lice i može bistveno očitovati tek kao njen član, pa usred nje i nastaju čovjeku kao licu naročiti zadaci ostvarenja vrednota. Ne valja na posljetku s time u vezi zaboraviti ni na duhovne objektivitete, na kulturna „dobra", što ih čovjek stvara, a koja se ukazuju kao sredstva pri održavanju aktualnosti određenih vrednota, dok daju pobude za vrijednosne doživljaje i prenošenje njihovo od lica na lice, čime suomogućuju kulturni kontinuitet u toku povijesnoga događanja.

U središte valja pri tome zacijelo staviti upravo lice kao mogućeg nosioca vrednota i stvaraoca dobara. Ono je i jedno i drugo, a može to i biti, koliko je subjekat, koji vrednote doživljava i shvaća i njima se zanosi. Ipak se ono kao lice ostvaruje jedino u samoj provedbi vrijednosna ostvarenja, pa i jest upravo njegovo samoostvarenje ispred svega značajno i znatno kako kao cilj tako i kao učinak i uspjeh sveg oživljavanja vrijednosti i postig-

Хероите не можат да го надминат времето во коешто живеат и да решаваат кои било задачи. Доколку хероите подобро ги разбрале задачите на времето и вложиле смисла, ум и енергија да ги раздвижат масите за борба — дотолку се нивните заслуги поголеми. Тоа е историската задача и историската заслуга на хероите. Затоа тие не се помалку вредни за славата и честа што им се оддава, за величањето и водушевувањето што го будат во масите. На овој факт се темели и обајанието на историските личности, кога масите со нивното име на уста одат во смрт. Со името на другарот Тито ние одевме во победи на револуцијата, со неговото име на уста градевме и градиме социјализам. Може да се каже дека без другарот Тито неможе да се замисли Социјалистичка Југославија што денес како фар му го осветлува патот на човештвото кон светлата иднина.

## СЛУЧАЈНОТО И НУЖНОТО ВО ИСТОРИЈАТА

Идеалистичкото разбирање на историјата е карактерно како за филозофскиот идеализам така и за пред-марксовиот материјализам, којшто е, според Ленин, „идеализам озгора". Уште од најстарите времиња филозофите, сообразно со својата основна концепција, во крајна линија со својата класна позиција, размислувале за суштината на општествениот живот, создавале разни социјални теории. Платон мечтае за идеална држава на аристократијата, теоретски ја образлагал и озбилно се зафаќал да ја реализира. Тој сметал дека уставите можат да се кројат како алиштата и да им се наметнуваат на државите. Прочуената поделба на граѓаните во државата на три групи, требала да ја зацврсти аристократијата на власта, а да ја уништи демократијата. Аристотеловата политика е идеал на робовласничкиот теоретичар на „златната средина" — што ќе може да ја одржува рамнотежата помеѓу крајно бедните и прекумерно богатите, да се сочува здравјето на државата, да се осигури мир. За него човекот по својата природа е општествено животно, т. е. тој се здружува по онаа нужност по силата на која пчелите се одржуваат воројот. По природа едни биле определени да бидат господари, а други робови. Кој за што е предназначен се гледа и од телесната конструкција — кај едните органите се фини и деликатни, кај другите груби и силни. Според тоа едни се родени да бидат господари, а други робови. Во средните векови преовладувала теолошката концепција за општеството и посебно за државата. Оваа е „град божји". Августин теориски ја обосновува теократијата, тој најизостанат систем на државна управа. Власта доаѓала од бога и како таква треба да се признава и да се извршуваат нејзините наредби. Теоријата на општествениот договор што се појави уште кај софистите и Епикур, одигра огромна улога против црковната теорија. Се јавува уште во ренесансот, но класичен израз најде кај Русо. И на француските материјалисти идејата за општествениот договор не им е туѓа. Треба да се потцрта дека нам не ни е цел да се впуштиме во анализа на разните општествени теории. Истори-

јата ни покажува дека сите домарксовски и противмарксовски мислители биле и се идеалисти во областа на социјалните теории. Идеалистите од втората половина на XIX и XX век особено многу се користеле со Кантовата теорија за поделбата на законите на природни и морални, во крајна линија, закони на општеството. Природните закони според Кант се сеопшти и нужни. Светот на моралот е царство на „требањето". Тие треба да се извршуваат како императиви на нашата морална совест, но не се задолжителни. Овие поставки ги развија неокантијанците особено оние од Баденската школа. Тие заклучуваат дека луѓето имаат слободна воја. Во нивните постапки и дејства владее потполн хаос. Во општествениот живот ниедна појава не се повторува, а без повторливост нема закон, нема наука. Природните науки можат да постојат како такви, но за општествени науки не може да биде збор. Таму владее случајот. Природата и општеството се, значи, одделени со непремостив јаз. Тоа е гледиштето на Винделбанд и Рикерт што наоѓа израз кај многу современи буржоаски филозофи и учени.

Ќе го наведам становиштето на современиот историчар Х. А. Л. Фишер. Тој во својата творба „Историјата на Европа" расудува вака:

„Едно интелектуално задоволство ми е одземено. Луѓе коишто се помудри и поучени од мене имаат откриено во историјата некоја тема, некој ритам, некој предодреден ред. Овие хармонии мене не ми се открија. Јас само гледам дека една невола следува друга, како бранот што се тркала зад бран; јас гледам само енда силна состојба на стварите на којашто не можат да се засноваат никакви заклучоци, дека таа се случува само еднаш. Наоѓам само едно сигурно правило за историчарот, тој во текот на човечката историја треба да виѓа игра на случајот и непредвиденото. Тоа не е никаква цинична поука, никаков израз на очајание. Фактот на напредокот е јасно и со едри букви запишан на страниците на историјата; но напредокот не е никаков природен закон. Тлото што го здобила една генерација, следната може да го изгуби; мислите на луѓето можат да тргнат по патишта што водат кон несреќа и варварство" (Х. А. Л. Фишер, Историја на Европа. Цит. по говорот на Макс Борн одржан на 21 јуни 1955 г., Летопис Матице српске, новембар 1955 г. стр. 506).

Значи, во историјата немало тема, ритам, хармонија. Сé било игра на случајот. Овде е многу јасно изложено становиштето на неокантијанците. Ние пак знаеме дека Маркс го откри природниот закон на развитокот на општеството, а тоа е економскиот закон. Фишер и многубројните современи учени и филозофи само ги преповторуваат одамна надминатите аргументи против закономерниот развиток на општеството. Сé се случувало во историјата само еднаш. Во неа немало повторливост на појавите. Сето ова звучи старомодно. Само стилот е подотеран. Меѓутоа, ние веќе знаеме како Хегел го реши ова прашање. Во прочуениот предговор „Кон критиката на политичката економија" Маркс вели дека критичката анализа на Хегеловата филозофија на правото го довела до гледиштето дека коренот на правните односи и политички форми се наоѓа „само во материјалните, животните односи,

целината на кои Хегел, по примерот на англиските и француските писатели, ја опфаќа со името „граѓанско општество”, дека анатомијата на буржоаското општество мора да се наоѓа во политичката економија” (Маркс, Критика на политичката економија. Предговор и увод. Београд 1949 г., стр. 8).

Јас го подвлекувам фактот дека Маркс изучувајќи го Хегела доаѓа до прочуената формулација на историскиот материјализам. Какви последици имаше за науката оваа формулација ни покажува Ленин во „Што се тоа пријателите на народот”. Оваа поставка ја претворува социологијата во наука. „Досега — вели Ленин — на социолозите им беше тешко да ги одвојуваат во сложната мрежа на општествените појави важните од неважните појави (тоа е коренот на субјективизмот во социологијата) и не умееле да го најдат објективниот критериум за таквото разграничување. Материјализмот даде наполно објективен критериум, одделувајќи ги „производителните односи” како структура на општеството и давајќи можност да се примени кон тие односи оној општонаучен критериум за повторливоста, чија примена во социологијата ја одрекнуваа субјективистите. Дури тие се ограничуваа на идеолошките општествени односи (т. е. таквите, кои пред да се формираат, проаѓаат низ свеста на луѓето), тие не можеа да забележат повторливост и правилност во општествените појави на разни земји, и нивната наука во најдобриот случај беше само опишување на тие појави избор на суров материјал. Анализата на материјалните општествени односи (т. е. таквите кои се оформуваат не проаѓајќи низ свеста на луѓето: разменувајќи ги продуктите луѓето стапуваат во производни односи, дури и несвесни, дека тука постои општествен производен однос) — анализата на материјалните општествени односи веднаш даде можност да се забележи повторливост и правилност и да се уопштат устројствата на разни земји во еден основен поим *општествена формација*” (Ленин, Творби, кн. 1, издание четврто (на руски), стр. 122—123).

Ленин решително се расправи со прочуениот приговор на субјективистите дека во историјата немало повторливост, а според тоа ни наука, и укажа во што се содржи таа повторливост — имено во материјалните општествени односи што се формираат „зад грбот на луѓето”, т. е. без учеството на нивната свест. Врз оваа база се засновува она што е помалку важно, нужното од случајното, она што само вака делува од она што може и на друг начин да се изрази.

Хегел ја засновува филозофијата на историјата врз спрогата нужност. Тој со убиствен сарказам ги критикува оние што испредуваат теории за идеалното уредување на општеството. Поплаките дека идеалите не се остваруваат, дека студената стварност ги разбива овие соништа, вели Хегел, се чести, но инаку не може да биде. Тие им припаѓаат на поединците. Хегел пак смета „дека општиот ум се остварува сам себеси”, но тука не се работи за она што е емпириски поединечно „дека тоа може да биде подобро или полошо, зашто овде случајот, добива од поимот моќ да го врши своето големо право” (48). Не треба да го отфрлиме или презираме стварното. Хегел вели: „Познанието, значи, до кое, наспроти на оние идеали, треба да води филозофијата е тоа дека

стварниот свет е таков каков треба да биде, дека е тој вистинското, добро, божјиот ум такуѓере и моќ да се остварува себеси самиот. Тоа добро, тој ум во својата најконкретна претстава е бог. Бог управува со светот, содржината на неговото управување, исполнувањето на неговиот план е светската историја. Тој план филозофијата сака да го разбере, зашто само она што е според него изведено има стварност, а што не му е сообразено, тоа е гнила егзистенција. Пред чистата светлина на оваа боженствена идеја, која не е просто идеал, исчезнува привидот дека бил светот лудо, будалесто настанување. Филозофијата сака да ја познае стварноста на божествената идеја и да ја оправда презрената стварност" (50).

Запрепастува длабочината и силата на Хегеловиот гение. Тој на моменти проникнува до суштината на проблемот, иако ја одбива содржината на сјајните мисли во идеалистичка, мистификаторска облека. Понекогаш таа облека станува толку проѕирна што рационалното може да се види, така да се каже, со голо око, само ако се внимава и се чита Хегел материјалистички, како што советуваше Ленин. Историјата не е хаотично, будалесто настанување. Таа има свој ум, свои закони, свој логос, хераклитовски речено. Настаните се одвиваат по некој ред, некој ритам, ако сакате. Инаку би имале право да го презираме овој свет, да го проколнуваме посилно од Шилеровиот Карл Мор. Сиот привид и случајност на стварноста има длабока обоснованост, оправданост, причина да биде. Нешто придонесло таа да биде таква, а не инаква. Стварноста не е кошмарен сон. Историјата се движи кон се повисоки форми. Можноста да се појават овие е дадена во стварноста. Уште Енгелс во „Лудвиг Фоербах" ни објасни што подразбира Хегел под изразот „стваност". Енгелс вели: „Но кај Хегел никако не е сé што постои во исто време стварност. Атрибутот на стварноста кај Хегел му припаѓа само на она што е во исто време и нужно" (Енгелс, Лудвиг Фоербах, Култура — Београд, стр. 10). Енгелс револуционерно ја истолкува прочуената поставка на Хегел: „Сé што е стварно е разумно, а сé што е разумно — стварно е". Таму каде заслепените либерали гледаа конформизам, Енгелс откри револуционерност, зашто стварното, ако не е разумно, треба да пропадне за да му отвори место на разумното стварно. Хегел не го проколнува минатото и она што сега постои, не ги смета за грешки како што го сторија тоа францускиге материјалисти. „Теодицејата" директно е вперена против нив. Зад теолошката и телеолошката форма на Хегеловиот стил, зад усилбите да се даде „некоја теодицеја", оправдувањето на постоењето на бога и за тоа дека човекот е самиот крив за несреќите што ќе го снајдат, оти е овој свет најдобар од сите можни светови, всушност се крие големата мисла дека ништо без разлог не станува, дека природните и општествените настани се нужно обусловени, дека да се разбере стварноста не треба само сé да се прости, туку и да се открие она позитивното што се крие во неа, да се изнајдат силите што ќе ја надминат и што ќе доведат до создавањето тука, на земјата посовршен свет. Тоа е она што ја разликува теодицејата на Лајбниц од онаа на Хегел. Категориите на Хегел не се така апстрактни како Лајбницовите. Ете како може да се разбере

Хегел. Она што се определило историски за Хегел е нужно доколку е стварно и стварно е благодарение на она што го носи во себеси како нужно, што не е под „заповедта на случајот". Зашто егзистира и она што е случајно, според Хегел, но тоа е преодно, рудиментирано или нестабилно. Тоа нема иднина и е „гнила егзистенција". Случајното е стварно доколку во себеси ја носи и на посреден начин ја изразува нужноста. Она што не го носи умното, нужното е осудено да пропадне. Историјата и стварноста ни даваат за тоа безброј примери.

Треба ли по тукуштo кажаното Хегел да го осудуваме што ја оправдувал стварноста, што тврдел во духот на француската пословица: сé да се разбере, значи сé да се прости? Треба ли да му префрлуваме за теодицејата и телеологизмот? Се разбира, можеме да го обвинуваме Хегел за поповштина и идеализам, мистика и одбрана на суштествувачкиот поредок. Тоа го има кај него во изобилство. Но дали тоа значи дека треба да го отфрлиме големиот филозоф и да го третираме како „мртво куче"? Тој самиот учеше дека да се негира не значи да се каже нихилистички — не. Негирајќи го идеализмот и другите недостатоци на Хегел, Маркс и Енгелс нé учат како со Хегела може да извршат далекусежни заклучоци по однос на стварноста.

Затоа Плеханов е прав кога го критикува Хегела дека неговата филозофија била телеологична. Тој вели:

„Синтетичниот поглед на општествениот живот не е особеност на современиот нам дијалектички материјализам. Ние го најдуваме уште кај Хегел кој си го поставуваше како задача научното објаснување на целиот општествено-историски процес, земен во својата целост, т. е. помеѓу другото со сите страни и пројави на активноста на општествениот човек што луѓето на апстрактното мислење си ги претставува како одделни фактори. Но Хегел како „апсолутен идеалист" ја објаснуваше активноста на општествениот човек со својствата на светскиот дух. Штом се дадени тие својства — дадена е „an sich" целата историја на човештвото, дадени се и нејзините крајни резултати. Синтетичкиот поглед на Хегел е истовремено *телеолошчен* поглед. Најновиот дијалектички материјализам до крај ја премавна телеологијата од општествената наука." (Плеханов, За материјалистичкото итн. стр. 12).

Не да одат по однапред нацртаниот план на прогресот, или за да им се потчинат на законите на некоја одвлечена еволуција, туку стремејќи се да ги задоволат своите потреби луѓето ја прават историјата. Начинот на задоволувањето човечките потреби, општествените производителни сили ги обусловуваат економските односи на луѓето, а овие, во крајна линија духовната, а не човечката природа. Телеологичноста на Хегеловиот систем, а со тоа телеологичноста на неговата филозофија на историјата, произлегува од неговиот идеализам, од она што тој во основа на сите настани во историјата го клава светскиот дух, т. е. идејата што сама себеси се познала. Хегел е голем филозоф кога се стреми да ни даде објаснување на целиот општествено-историски процес во единството на сите негови страни. Никој пред Хегела не фрлил така длабок поглед врз историјата. Но неговата филозофија па и онаа на историјата е грандиозно недоносче.

Ова се однесува и за прашањето на нужното и случајното во историјата. Ние покажавме дека генијалните мисли на Хегела даваат основа за правилното решение на овој толку важен проблем. Но ведно со моментите за правилно решение се мешаат, така да кажеме, бладања што директно водат во телеологија и теологија. Треба многу песок да се исфрли за да се испере чистото злато на Хегеловата мисла. Тој, на крајот на краиштата, ја апсолутизира нужноста, а случајното игра улога слична на хероите: му служи на нужното се додека може, а потоа бива исфрлено и прегазено од него. Сатурн ги голта своите деца. Тие стануваат гнила егзистенција, а нужното породува и бара други случаи што повеќе ќе го доближат кон исконската цел — да се познае само себеси. Може ли случајното да стане нужно? Позитивниот одговор е правилен, но ми се чини, оти Хегел одговара недоследно. Случајот од умот го добива своето големо право. Маркс и Енгелс до крај правилно го решија ова прашање поаѓајќи од Хегела. Тие учат дека случајното не е само израз на нужното, туку случајното може да стане нужно, а нужното случајно. Стоковото производство во првобитната заедница е отпрво случајно, но во текот на времето станува сé почесто. На крајот тоа е појава што го проникнува сето општество зашто законите на стоковото производство стануваат во капитализмот универзални и ја зафаќаат и самата работна сила. Во класичната епоха на капитализмот монополите беа случајна појава, но во империјализмот тие влегоа како основна одредба на тој поим.

Овдека иде и прашањето за односот на нужноста и слободата. Слободен ли е човекот во своите дејства, може ли да прави што сака и како сака, дали е автономна неговата волја или, напротив, неговите постапки се нужно обусловени, та мора да се постапува како што се постапува и никако поинаку? Фаталистите тврдат дека секоја постапка на човекот е нужно обусловена, однапред предодопределена. Индетерминистите пак тврдат дека човекот со ништо не е сврзан во своите решенија и постапки. Неговата волја е слободна.

Сите овие што сакале ова прашање да го решат научно застанувале на гледиштето на детерминизмот. Треба да постои некој фактор, некоја детерминанта што управува со постапките на луѓето, го одредува нивното поведение, ако сакаме да ја разбереме историјата како процес што се одвива закономерно. Мислата за судбината како сила што ги држи цврсто во своите раце волјата и желбите на индивидуумите и ги води во однапред определен правец е доста стара. Таа се јавува и во времиња на упадок (во Грција и Рим) и во време на подем (Арабјаните, протестантите особено Калвин). Ова гледиште служи за да ја оправда беспомошноста на владеачката класа, но и бесилието на поробените да ја решат ситуацијата во своја полза или да ја подигне енергијата на една напредна општествена сила чија победа е неминовна.

Кај Плеханов имаме едно разбирање за слободата кое ми се чини неприфатливо, зашто оди кон идентификацијата на слободата со познатата нужнсот. Тој вели:

„Кога ми се покажува свеста за неслободата на мојата волја само како субјективна невозможност да постапам инаку одошто поста-

пувам и кога се дадените мои постапки во исто време за мене најпожелни од сите можни постапки, тогаш нужноста во мојата свест се идентифицира со слободата, а слободата со нужноста, и тогаш јас не сум слободен само во таа смисла *што не можам да го нарушам тој идентитет на слободата со нужноста; не можам да ја противставам едната на другата; не можам да сетам оти нужноста ме стега. Но таквото отсуство на слободата е во исто време нејзината најполна манифестација*" (Плеханов, Кон прашањето за улогата и тн., 10).

Ми се чини дека Плеханов греши баш во она што го потцртал, бришејќи ја потполно разликата помеѓу слободата и нужноста. Во рамките на единството слобода-нужност постои и релативна самостојност, разликување и борба на спротивностите. Нужноста е општ закон што се остварува во безброј варијанти (можности). Слободен е човекот кој може да ги определува некои од можностите и да дејствува во правецот на реализацијата на онаа од нив што му е најкорисна. Колку повеќе можности може тој да определи и посигурно да ја достигне онаа што ја сака, толку е послободен. Инаку Плеханов не е далеку од фатализмот. А фатализмот било да води кон пасивна резигнација или кон активно, фанатично борбено настроение за реализацијата на определена идеја, сепак не може да го објасни она што секој може да го увиди, а што го ползувале индетерминистите во борбата против фатализмот и детерминизмот.

Се работи за фактот што сепак човекот може да постапи така или инаку во еден определен момент: да ги потроши парите помагајќи му на својот близок или за себе и својата фамилија, да купи облека или храна, да се претплати на весници и списанија и да купи книги или да ги испие. Во едни случаи постапките на луѓето се согласуваат со нормите на заедницата за она што е допуштено да се прави, во друг случај тие се судруваат со нив. Човекот е одговорен за своите постапки, а тоа претпоставува дека е тој слободен. Слободата е можност да се избира, да се постапува вака или инаку. Но ако човекот може да прави што сака, значи ли тоа дека тој прави што сака? Има ли граница на тоа сакање, постојат ли рамки што ја ограничуваат слободата на волјата на луѓето? Индетерминистите одговараат негативно. Тогаш и историјата е хаотично дејствување, без ред и ритам, незаконито и случајно.

Хегел прв го решава спорот на фатализмот и индетерминизмот правилно. Постојат закони што објективно, независно од свеста на луѓето делуваат во природата и општеството. Енгелс потцртува дека Хегел „прв правилно го претставил односот на слободата и нужноста" и го наведува она Хегеловата: „Слепа е нужноста, само *доколку таа не е разбрана*". Познавањето на законите на природата и на телесното и духовното суштество на луѓето дава можност плански да се примораат тие во определена, пожелна за човекот цел. „Слободата на волјата, — вели Енгелс — не значи следствено ништо друго, осем способност да се зема решение со знаење на работата. Така, колку е *послободно* судењето на човекот во однос кон определено прашање, со толку поголема *нужност* ќе се определува содржината на тоа судење, зашто неувереноста што ја има во својата основа незнаењето и која божем про-

изволно избира помеѓу многуте различни и што противречат едно на друго решенија, токму со тоа ја докажува својата неслобода, својата потчинетост на оној предмет кој она токму била должна да го потчини. Слободата, следствено, се состои во господството над самите нас и над надворешната природа што е засновано врз познанието на нужноста на природата, таа е затоа нужен продукт на историскиот развиток (Енгелс, Анти-Диринг (руски), ОГИЗ, 1946 г., стр. 107).

Ова е Енгелсово читање и толкување на Хегела, Да се разбере нужноста, значи да се знае правецот на нејзиното делување и со тоа можноста да се влијае врз него. Мене ми се свиде едно тврдење на В. Милиќ во неговата статија во „Књижевност" во која ги разгледува социјал-политичките погледи на Хегел. Тој вели дека Хегел ја разбрал слободата многу тесно - како законитост што се спознала, што ја усвоил човекот и се приспособил кон неа. „Слободата — вели В. Милиќ — како можност да се постапува на повеќе разни начини, тој не ја признава, зашто во телеолошките рамки на општата концепција тоа не е ни можно. А имено во тоа е суштината на слободата во човековата дејност. Да се разбере закономерноста за да и се приспособиме свесно, тоа уште не е суштината на чевечката слобода. Познанието на законите што делуваат во објективниот свет само е предуслов на слободата. Стварната слобода почнува таму кај што делувањето на објективната закономерност успева да се канализира во извесен нов правец во кој таа спонтано не би делувала, а кој е за човековата волја — индивидуална или општествена — сакан" (Милиќ Воин, Социјално-политичките идеи во Хегеловата филозофија. Књижевност, 1952 г., бр. 7—8, стр. 125).

Кон ова треба да се придаде следново. Можноста за „канализирање" на што се темели? Разбирањето на законот како строго детерминирана врска на причина и последица е механистичко разбирање. Законот е општото, повторливото, што останува во појавите. Тоа е точно, но законот како општо го опфаќа и она што е одделно, случајно, единично, а со тоа и она што го негира законот како таков. Природните и општествените закони (последниве во поголема мерка) не важат без исклучок. Секоја точка од закономерниот развиток е и крстопат со безброј варијанти кои со делувањето на законот можат да се остварат во зависност од другите појави и закони, од условите во кои делува законот. А дека Хегел не фразира за слободата како што тоа го тврди Милиќ, е јасно од исказот на Енгелс.

И Ленин се нафрла со сета сила на махистите што „немаат ни најмал поим за решението на прашањето (за слободата и нужноста) од страна на Хегел и Маркс" (Ленин, Творби, кн. 14, стр. 178). Ленин со оглед на целта што си ја поставил пишувајќи ја творбата „Материјализам и емпириокритицизам", особено ја подвлекува гносеолошката страна на проблемот. Тој нагласува дека Енгелс не се занимавал со схоластичка игра на дефиниции. Тој пишува: „Енгелс го зема познанието и волјата на човекот — од една страна, нужноста на природата — од друга, и место каква-годе одредба, каква-годе дефиниција, просто зборува дека нужноста на природата е примарна, а волјата и свеста на човекот — секундарна. Последните мораат, неизбежно и нужно мо-

раат да се приспособуваат кон првите. Енгелс смета дека е тоа до таа степен самоочевидно, што не троши напразни зборови на уточнување на своето гледиште" (исто, стр. 176). И понатаму вели „додека ние не го знаеме законот на природата, тој, постоејќи и дејствувајќи покрај, надвор од нашето познание, нѐ прави робови на „слепата нужност". Штом сме го разбрале тој закон, делуваќи (како илјада пати што повторуваше Маркс) *независно* од нашата волја и нашата свест — ние сме господари на природата" (Исто, стр. 177).

Свесно да се применува законот значи да се овозможи остварувањето на онаа варијанта што најмногу му одговара на човекот, што дава корисен ефект: водата да не ја поткопува куќата, а да се упати кон воденицата да го движи колото, огнот да не ја уништува горaта, туку да ни го затоплува станот, да ги вари јадењата итн., громот да не убива, ами да врши илјади услуги како осветление, погонска сила и друго. Законот може да делува вака или инаку. Познавајќи го, ние контролирано пуштаме да делува и онаа сила што го тера каменот да ни ја строши главата кога паѓа од покривот на куќата, таа го гони да ги образува ѕидовите на живеалиштето и да не штити од илјади незгоди на временските каприци. Хегел, определувајќи ја нужноста како слепа додека не е позната, им дал можност на Маркс, Енгелс и Ленин правилно да го решат спорот на детерминизмот и индетерминизмот.

На крајот на овој раздел да додадеме и нешто што е од огромно значење за нашата практична дејност. Збор станува за односот на свеста и стихијата. Како што не може да се исцрпе стварноста во целото свое богатство и разнообразие на форми, во својата подвижност и творештво на се понови форми, напуштајќи ги или водоизменувајќи ги старите, така е невозможно да се познае таа, стварноста, до крај. Свеста претставува статички пресек на еден момент во развитокот на стварноста (динамички гледано) и на една или неколку страни, црти, односи нејзини (статички гледано). Отаде длабоко е правилна мислата на другарот Едвард Кардељ кога во статијата „За улогата на комунистите во изградбата на нашиот систем" пишува:

„Како марксисти ние мошне добро знаеме и требе да знаеме дека свеста и стихијата (она што се одвива надвор од свеста по „слепата нужност" — Ј. Ј.) се две нераздвојни страни на објективната општествена стварност, односно на едното единствено движење. Следствено, ќе постигнеме лош резултат секогаш кога ќе паѓаме во крајности било да ја потценуваме свеста на комунистите и другите свесни социјалистички сили просто да се демобилизираат и да се постават на опашката на стихијата и да престанат да влијаат врз развитокот, било свеста да се претвори во мртва догма и тогаш со таа догма, не разбирајќи ја стварноста и развитокот, да вршиме насилие над објективните закони. Во едниот и во другиот случај би страдала нашата социјалистичка изградба и политичката улога на социјалистичките сили воопшто. (Комунист, 1955 г., бр. 9—10, стр. 493).

Другарот Кардељ понатаму објаснува какви штети би имале од паѓањето во едната или другата крајност. Заборавајќи ја улогата на свеста и одејќи несвесно по патот на стихијата, бргу би се мириле со

негативните појави, би се зафаќале со ситници, небитни и случајни, не водејќи сметка за решавачкиот фактор што треба да го откриеме и да се зафатиме за него во дадениот момент.

Тоа исто би не снашло „ако би сметале дека проблемот на материјалните односи секогаш и како било може да се решава со субјективно решение на кои било општествени или политички органи, да кажеме, ако би се потпирале на „семоќта на државата", та да ги потчиниме и објективните општествени закономерности на насилието на некои статички догми и шеми, исконструирани врз основата на еден определен метод и пракса, остварени во различити услови и времиња" (Пак таму, стр. 494). Секој шаблон опнат над живото тело на стварноста ја изобличува таа стварност, ја изнасилува, но стварноста од своја страна е достатно силна во определен момент да разбие секаков калап и догма. Се разбира, силите усмерени кон разбивањето на догмата се залудо истрошени. Отаде потребата од правилното одразување на настанатите промени. Затоа другарот Кардељ вели: „Во познавањето на нужниот правец на објективната закономерност и со тоа во познавањето на нужниот правец на субјективното дејствување лежи, всушност, слободата на свесната социјалистичка акција" (Исто, стр. 494).

Ето во што се состои слободата на волјата. Нашето партиско и државно раководство правилно и мајсторски ги применува овие поставки водејќи сметка за соодносот на двете страни на процесот, не паѓајќи во субјективизам и прагматизам што произлегува од величањето на мудроста на раководството, дури на еден човек како во случајот на сталинизмот што допушташе дури законите на политичката економија да се кројат во еден центар; од друга страна не вознесувајќи ја нужноста до тој степен што да биде исклучена секаквата субјективна дејност.

## УЧЕЊЕТО ЗА ДРЖАВАТА

Можеме да кажеме дека Хегел гледа на историските настани како на реализација на слободата на духот. Тоа е постепен процес што се движи од најниските фази на потполнатa отуѓеност на идејата, нејзината втонатост во пасивност и екстензитет на природата во која нема ни трага од слободно делување оти, како што споменавме, за Хегела природата се развива само во просторот на материјата, чие основно својство е тежината. Хегел со презир зборува за развитокот во природата. Таа е „друго битство", отуѓеност на идејата. Тој признава некаков, така да речеме, просторен симултан развиток во природата, промени што одат во кружен тек, што се повторуваат. „Во природата — вели Хегел — ништо ново не се случува под небескиот свод" (64). Играта на нејзините форми создавала здодевност. „Само од промените што се случуваат на духовното тло произлегува нешто ново". Енгелс по повод на ова вели: „Во Хегеловиот систем беше за историјата на природата во времето исклучен секаков развиток, зашто во противниот случај природата не би била постоење на духот надвор од него. Но во историјата на човечкиот род признава Хегел бесконечен прогрес како едино реална форма на постоењето на „духот", иако на фантастичен начин

претполага дека завршетокот на тој развиток настапил — со воспоставувањето на Хегеловата филозофија (Енгелс, Дијалектика на природата (на руски), стр. 244—245).

Според Хегела историјата почнува со создавањето на државата која била „божествена идеја како таа постои на земјата", „реализација на слободата" (52). Затоа тој тврди: „Во светската историја може да биде збор само за народите кои сочинуваат држава" (52).

Јасно е дека Хегел ја идеализира државата, ја претвора во апсолут, а со тоа ѝ дава дијаметрално спротивна карактеристика од онаа што ни е дадена од Маркс, Енгелс и Ленин. „Државата — вели Енгелс — во никој случај не претставува сила однапред наметната на општеството. Државата не е исто така „стварност на моралната идеја", „лик и стварност на разумот", како што тврди Хегел. Државата е продукт на општеството на извесен степен од развитокот; државата е признание оти тоа општество се заплеткало во неразрешива противречност со само себеси, се разделило на непримирливи противставености од кои тоа не може да се спаси („Цит. според Лениновите творби, кн. 25, стр. 358). Ленин вели: „Според Маркса, државата е орган на класното *господство*, орган на *угнетувањето* на една класа од друга, е создавање „поредок" кој го узаконува и го уцврстува тоа угнетување ублажувајќи го судрувањето на класите" (кн. 25, стр. 359).

Меѓутоа, Хегел не згрешил кога историјата ја започнува со создавањето на државата. Класното општество не може да постои, а да не создаде орган на насилие, држава. Човештвото пак, како што ќе биде понатаму поподробно укажано, дури во класното општество направило такви чекори благодарение на кои тоа се отргнало од слепата покорност на природата.

Има една работа која треба уште веднаш да се разјасни. Збор станува за теоријата на Русо. Дали првобитното општество, општество без држава кое според него се наоѓало во природна состојба, е и општество на потполната слобода, зашто луѓето од природа биле слободни? Познато е дека Русо создава идила за животот на луѓето во природната состојба без држава, имовна нееднаквост, живот на човечки атоми што не знаат за зло. Сите несреќи Русо ѝ ги припишува на културата, а посебно на приватната сопственост. Најголема несреќа му причинил на човештвото оној што одделил парче земја и викнал дека е негово.

Хегел не еднаш го критикува Русо. Тој тврди оти душевна стварност имал човекот „само со помошта на државата (52). Хегел ја негира првобитната состојба онака како што ја разбрал Русо и другите приврзаници на теоријата на општествениот договор. „Состојбите на дивјаштво — вели Хегел — можат секако да се докажат, но тие се поврзани со страстите на суровости и насилија, та дури поврзани, колку и да биле неразвиени, со таканаречените општествени уредби кои ја ограничуваат слободата. Таа претстава (за природната состојба — Ј. Ј.) е една од оние небулозни творевини какви ги произведува теоријата" (53). Хегел со право и голема смисла за историски реализам ја отфрла теоријата на природното право и општествениот договор на Русо и ја одбележува нејзината небулозност, утопичност, имагинарност.

Маркс многу подлабоко проникнал во оваа теорија, откривајќи ја историската смисла и оправдание на ваквите „робинзонади” што биле всушност идеализација не на животот на првобитните луѓе, но на стоковите производители во граѓанското општество. Смит и Рикардо го клаваат осамотениот рибар и ловец на почетокот. „Тоа се робинзонади кои никако не значат само реакција против префинетоста и враќањето кон погрешно разбраниот природен живот, како што разбираат културните историчари, баш како што на овој натурализам не почива ни Русовиот „општествен договор” кој субјектите по природа независни, ги доведува во однос и врска со помошта на договорот. Ова е само привид, и тоа само естетски привид на малите и големите робинзонади. Напротив, тие значат антиципација на буржоаското општество кое се подготвуваше од 16 век, а во 18 век со џиновски чекори брзаше кон својата зрелост. Во тоа општество на конкуренција поединецот се чини одврзан од природните врски итн. што го чинеа во поранешните епохи историски придаток на определен, ограничен човечки конгломерат. (Маркс, Критика на политичката економија Предговор и увод, Култура — Белград, 1949 г., стр. 15). Така Маркс ја објаснува теоријата на општествениот договор како теорија произлезена од општествените односи, што ги одразува тие односи како во темна комора извратено, изопачено. Нервот на големиот дијаелктичар и материјалист Маркс ни ја објасни сликата и ја направи да одговара на реалната состојба на стварите.

Хегел безмилосно ја разби идилата на Русо за моралната чистота и нерасипаноста на луѓето од првобитното општество. Тој тврди дека примитивните луѓе се робови на страстите и нагоните. Природната состојба била „состојба на неправда, сила, незаузден природен нагон на човечките дела и чувства” (54). Природната состојба за Хегел е афрички принцип. Африканецот бил на тој степен на развитокот кој не дошол до разликувањето себеси како поединец во своето „еднолично, збиено единство”. „Црнецот . . . го претставува — тврди нашиов филозоф — природниот човек во сета негова дивост и незаузденост . ... во тој карактер нема ништо што би личело на човечност” (97).

Хегел многу изопачено ни зборува за различните страни од животот на црнците. Просто е неверојатно колку неосновано и произволно зборува за нивните обичаи, начинот на живеењето, религијата. Дури тврди дека во Африка се продавало човечко месо по пазарите. Афричкиот принцип бил во врска со јадењето човечко месо.

Според Хегел и ропството било афрички принцип. На Африканецот му била туѓа свеста за слободата. „Основа е на ропството воопшто човекот уште да нема свест за својата слобода, та така се слизнува на ствар, на нешто безвредно” (99). Ова е хегелијанштина. Испаѓа оти човекот сам себеси се правел роб и како од неговата свест да зависело неговата стварна слобода.

Немаме за цел да се впуштаме во подробности, но треба уште сега да одбележиме оти за нас, луѓето на социјалистичка, Титова Југославија, кога им ја пружаме раката на народите на Африка како на пријателски, рамноправни членови на човечката опшност што се из-

влекуваат од канџите на империјализмот, е одвратно да читаме вакви и слични тврдења: Африка не била историски континент, таа немало да покаже никакво движење и развиток, дека на црнците им недостасувала објективна моралност та затоа родителите ги продавале своите деца, а децата своите родители — кој кого ќе фати итн. Но и до овие идеалистички и реакционерни бладања можат да се најдат закопани интересни мисли. На едно место Хегел тврди: „За кралевите е толку гоа главен момент да ги продаваат своите заробени непријатели или и своите сопствени поданици, а дотолку ропството пробудило веќе човечност кај црнците". Ова нé потсетува на мислата на Енгелс дека ропството е чекор напред во споредба со првобитното општество и дека за заробените е подобро да ги држат во ропство отколку да ги отепаат или изедат. *Енгелс директно се надоврзува на Хегела кога тврди дека варварството било варварски начин да се излезе од варварската состојба.* Хегел вели оти „ропството е момент на напредување од простата поединечната, осетна егзистенција, момент на воспитание, еден начин да се стане соучесник на повисоката објективна моралност и образованост која со него е во врска" (102). Од ова Хегел извлекува реакционерен заклучок дека ропството требало постепено да се укинува иако во неговото време тоа одамна беше станало анахронизам.

Навистина, како стои работата: дали е прав Хегел што потполно му одрекнува објективна и субјективна моралност на првобитното општество, дека „природната состојба е состојба на апсолутна и потполна неправда" (102) или Русо кој, напротив, му одрекнува секаков моралитет на цивилизираното општество тврдејќи дека културата била синоним на неморалност за разлика од првобитното општество во кое царела правда, моралност и слобода?

Ако го разгледаме ова прашање од становиштето на историскиот материјализам, ќе треба да се обратиме кон Енгелс и неговата сјајна творба „Потеклото на фамилијата, приватната сопственост и државата". Како Енгелс ни Русо не го опишал првобитното општество! Висока морална свест, рамноправност, слобода каква што може да се замисли, сочувство и сострадателност, великодушност дури и кон непријателите и други својства — според Енгелс, ги красат луѓето од првобитното општество. Дека ова не се однесува само за Ирокезите малу потаму покажува Енгелс наведувајќи го примерот на неверојатната храброст на Зулукаферите и Нубијците во борбата против англиските поробувачи. Енгелс вели оти положбата на луѓето од првобитното општество се разликува суштествено од положбата на селаните и пролетерите во капитализмот. Додека последните се угнетени, обесправени робови на фабриките или бедниот имот, експлоатирани од фабрикантите, земјовладелците, зеленашите, државната управа итн., првите се слободни од сите форми на класно угнетување и затоа се смели и бестрашни кога ја бранат својата слобода.

Фрапантната разлика помеѓу ропскиот живот во таканаречената цивилизација, нееднаквоста и унижувањето на човечкото достоинство во неа и слободниот, рамноправен, достоинствен живот на луѓето далеку од цивилизацијата одлично е дадена во прочуената творба на

Његош „Горски венец” во впечатоците на Драшко од Венеција. Млечаните биле толку богати што „од богатство беа полуделе, та станале како мали деца” (Његош, Горски венец, Скопје, 1955 г., стр. 81). Од гостопримство кај нив немало ни трага, „за јунаство таму збор немаше” (Исто, стр. 82). А со занданите во кои Црногорецот куче не би врзал, во кои коњ би цркнал, а не човек, можел да се мери само ужасот што никој никого не смее да жали, а каде пак да му даде помош. Секој се плаши дури од својата сенка, насекаде шпиони и кодоши, човек во човека загубил верба. Лицемерие и подлост на сите страни. Дури луждот не бил заштитен од подлоста на шпионите. Његош генијално ја прикажал опачината на цивилизацијата во очите на претставителот на едно неразвиено општество во кое честа, меѓусебното уважение, спремноста да му се помогне на блискиот и без стеснение да се бара помош кога е потребна, каде не можело ни да се замисли едни да се задушуваат од изобилие, а други да умираат од глад пред нивните порти, кај гостите срдечно се дочекуваат и им се дава најубавото што се има в куќи, а храброста е нешто без кое не може да се замисли слободниот човек. Колку повеќе би сакале да бидеме на местото на Драшко одошто во кожата на млетачката „фукара” или во пеколот на фабриките во кои скапува од глад пролетерот! А дуждот мисли дека Црногорците ги јаделе заробениците!

Како стои со оцената што ја даде Хегел за првобитното општество? Ние не треба да одиме по оној симплификаторски пат по кој одат разни коментатори на Хегел, та или да го осудуваме и да фрламе дрва и камења на него обвинувајќи го за сите можни гревови, или да се одушевуваме од него славејќи го како бранач на културата и цивилизацијата, против подивеноста и суровоста на првобитниот човек.

Русоовското и, воопшто, романтичарското гледање на „добриот дивјак”, повикот „назад кон природата”, идеализирањето на животот на примитивните луѓе, има не само свое морално оправдание туку и огромно прогресивно значење во прв ред како осуда на експлоататорските класи. Модерното општество пружа слика на преобилие, бесно расипништво, извратеност на чувства и мисли, истапи што го урииваат човекот дури на рамништето на бесчуствените животни и крајна мизерија, од друга страна, згазеност, криминал и проституција. Современиот живот, а особено двете светски војни ни пружаат доволно примери за тоа што значи кога цивилизација таќе се стави во служба на разорувањето, во крајна линија во служба на себичните класни интереси. Напредокот во техниката, науката, уметноста и на сето она што во широката смисла на зборот носи назив култура, не значи и напредок на среќата и благосостојбата на луѓето, напредок на нивната хуманизација. Баш тој факт што процесот на искубувањето на човекот од варварството се одвива со варварски методи, придонесува варварството и моралниот пад на човекот од класното општество да бидат многу поголеми, поодвратни, постраашни и понечовечки од варварството на човекот од примитивното општество. Не е работата во тоа да потцртуваме дека Хегел ја сметал културата за втора природа на човекот и оти високо го поставувал цивилизираните луѓе над луѓето од таканаречената предисториска ера.

како што го прави тоа В. Милиќ во споменатата статија, ами критички да се разгледува делото на големиот дијалектичар. Работата е во тоа што културата го возвишува човекот над природата, ја потчинува оваа на неговите потреби и интереси, но, во класното општество човекот е подвргнат на насилие не на природните сили, подобро, не само ним, туку и на насилието што произлегува од општествените односи. Еден многу поголем дел на човештвото најварварски, немилостиво и безобзирно се експлоатира, гази, се негира како човек, се третира полошо одошто животните. И робовладеачкиот, и феудалниот, и капиталистичкиот строј даваат безброј примери за тоа. Тоа е патот кон напредокот — со варварски средства да се извлечат од варварската состојба. Впрочем ова го знае и Хегел.

Русо е прав кога ја осудува цивилизацијата, класната примена и класното користење на културата и сите оние аномалии што ги породува таа. Тие се апсурдни од гледиштето на човечкиот разум, а од гледиштето на примитивниот човек невозможни. Но работата е во тоа што Русо ведно со нечистата вода го исфрла и детето — критикувајќи ги аномалиите на културата класно применета, ја критикува културата воопшто.

Ете зошто е прав Енгелс кога по онаквата висока оценка на родовскиот строј и неговиот восхит од моралните квалитети на неговите луѓе, укажува и на обратната страна на медалот. Пред се, родовската организација не можела да го надмине племето. Меѓу племињата владее најсурова војна што претставува со изричен уговор за мир. Понатака Енгелс укажува на зависноста на првобитните луѓе од природните сили и во врска со тоа на робувањето на религиозните претстави. „Макар колку да ни изгледаат импозантни луѓето од оваа епоха, — вели Енгелс —, тие не се разликуваат еден од друг, тие уште висат, како што вели Маркс, на папочната врска на првобитната заедница". (Потекло итн., стр. 100). Но веднаш со констатацијата дека ваквата организација морала да биде скршена, Енгелс ги оценува и начините на кршењето „како деградација, како паѓање во грев од едноставната морална висина на старото родовско општество. Најниските интереси — простачката лекоумност, бруталната жедост во уживања, нечистата скржавост, себичното грабење на заедничкиот имот — го осветлуваат новото, цивилизираното, класното општество; најсрамни средства — кражба, насилие, подмолност, предавство — го поткопуваат старото општество и го доведуваат до паѓање. А самото ново општество, во текот на цели две и пол илјади години од своето постоење, не било никогаш нешто друго освен развиток на безначајно малцинство за сметка на експлоатираното потиснато огромно мнозинство а тоа е ова сега повеќе од секогаш" (Исто, стр. 100).

Така стои со оценката на Хегел на првобитното општество. Глорификацијата на државата од страна на него не е само глорификација на пруската држава, туку таа се стреми морално, т. е. од гледна точка на историскиот развиток да ја оправда како едно од средствата со кои општеството се извлекувало од варварската состојба. Ние знаеме дека како таква државата е орган на насилие, но сепак нужен, за времето,

прогресивен орган со помошта на кој општеството одело во класните услови напред кон такви достигања што веќе овозможуваат да се укине и класниот карактер на општеството и неговиот орган — државата. Таа, државата, од самиот свој почеток означува таква организација што се издига над стереотипноста и родовско-племенската безличност, со помошта на која човештвото напредувало забрзано како во областа на материјалната, така и во областа на духовната култура. Достигањата на општествата на Исток организирани во државата се такви за кои луѓето од родовското општество и не сонувале. Знаеме колку високо ја ценеле културата на Грција и Рим и Маркс и Енгелс. Без неа не би постоела денешната култура. Еден од факторите за да се достигне таков домет во културата во антиката е и државата на робовладетелите.

Давајќи висока оценка на државата, апсолутизирајќи ја и претворувајќи ја во земски, конкретизиран, објективен вид на божествена идеја, Хегел може би ги имал во вид гореспоменатите моменти. Историски, значи, појавата на државата е напреден факт. Таа содејствувала општествено да се издигне на повисоки стапалки на својот развиток. Меѓутоа, државата како орган на насилие, значи и деградација, изнасилување на човечката личност. Денес да се глорифицира државата како што е случај во теоријата на сталинизмот, значи да се овековечува нешто историски нужно но одживеано и варварско.

Треба да се одбележи и тоа оти Хегел ја разбира државата како тоталитет, целина што е над деловите и нешто повеќе одошто нивни збир. Тука пак тој се судрува со теоријата на општествениот договор. Тој ги исмејува оние што тврдат дека е достатно да се дојде до свеста за најдобриот устав та тој да се реализира во практика. Со тоа тој удира по француските материјалисти. „Прашањето за најдобриот устав — вели тој — често се поставува во таа смисла, како не само теоријата за тоа да е работа на субјективното слободно убедување, туку и стварното воведување на некој устав што се познал како најдобар или подобар да е последица на едно така сосема теориски создадено решение, видот на уставот работа на сосема слободниот и само на размислување определениот избор" (57). Затоа Хегел е и против идеализацијата на републиката која за мнозина „важи како едино праведно и вистинско устројство". Формата на државната управа не е работа на случајот. „Подоцна треба да се покаже уште дека уредбата на некој народ со неговата религија, неговата уметност и филозофија или барем со неговите претстави и мисли, неговото образование воопшто (а и да не се споменува уште за надворешните сили како што се климата, соседите, светската положба) сочинуваат *една* супстанција, еден *дух*. Државата е индивидуален тоталитет, од кој не може една посебна, ако и многу важна страна како што е државното устројство, само за себе да се издвои, за неа изолирано да се расправа и да се разработи според разгледувањето што се однесува само за неа" (57—58).

Наспроти во времето на Хегел распространетото разбирање на одделните страни на општествениот живот и нивното издвојување како решавачки фактори за развитокот на општеството, што идело до израз особено кај француските материјалисти — многу вреди Хегеловата

мисла за целосното разбирање на „факторите" на општествениот развиток. Дури тоа единство се разбира органистички — организмот е над одделните органи, со чија дејност управува. Хегел ѝ дава на државата многу широко значење, таа се поклопува со поимот општествено устројство.

Во целина пак учењето на Хегел за државата, макар колку позитивни моменти да има, играло и игра реакционерна улога давајќи им теориска основа на германските националисти и фашисти за образлагање на водечката улога на државата како натприродна организација на која се безусловно треба да ѝ се покорува. Култот на државата што повеќе од еден век се изградуваше во Германија, а кој му донесе толку несреќи и на германскиот народ и на целото општество, се изградуваше и на реакционерните елементи на Хегеловото учење за државата.

## КАКО СЕ РАЗВИВА СВЕТСКИОТ ДУХ

Од првата општествена форма — фамилијата во која нема свест за личноста, во која природата и духот се мрачни и затоа се однесува кон предисторијата, со образованието на волјата „која стана самосвест", темнината се пројаснува и станува се поотворена и попрозрачна.

Духот е прво втонат во природата во која ништо ново не се случува. Природата се врти во круг, сé е во неа повторување на она што веќе се случило. Во историјата духот се раздвижува, се устремува напред. Таа е царство на промени, разнообразие, породување нови форми. Погледот на историјата дава слика на преобразувања, акции, настанување и пропаѓање. Менувањето за Хегела значи пропаѓање, негирање на една состојба (Картагина, Рим и толку други градови и царства пропаднаа), но ние не смееме да очајуваме, зашто историското негирање не е разурнување, уништување до крај, туку значи и задржување на позитивното како материјал за разработка на повисоко ниво. Духот е творечки принцип. Тој не разрушува за да ја повтори формата, како феникс што од пепелта се родува пак помлад, но сепак само феникс. Од негираната форма произлегува „возвишен, преобразен, почист дух" (80). Хегел правилно забележува оти духот настапува против себеси „го уништува своето постоење, но уништувајќи го, тој го разработува, а она што е негова образованост станува материјал, на кој неговата работа го издига до ново образување".

Духот се развива постепено, етапно. Секоја етапа сочинува една стапалка нагоре по патот на осветлувањето на духот. Народните духови се тие стапала. На поимот на народниот дух се запревме кога зборувавме за државата. Сега треба да одбележиме дека оној екстензивен однос кон природата, иако онака шумно и одлучно отфрлан во историјата, Хегел сепак го воведува во оваа, ако не низ врата, а она низ прозорец. Имено, духот што ја движи историјата не живее во секој народ. Поскоро историските народи се облеки кои духот во определен момент си ги навлекува, го искористува сето она што овие можат да му го дадат за да успее во остварувањето на својата цел, потоа ги на-

пушта задржувајќи го она што го достигнал и барајќи други поисториски народи да ги искористи на сличен начин. Колку беа славни и моќни историските народи кога духот беше кај нив, толку се тие презрени и отфрлени, кога ги напушти. Така има и сосема неисториски народи како афричките. Во извесна смисла и Кина и Индија се неисториски народи, зашто нивната историја не покажувала промени. Напредувањето во свеста за слободата што ја чини суштината на развитокот започнува во Персија и тоа е историски народ во вистинската смисла на зборот.

Развивањето на поимот за слободата оди постепено. „Исток знаел и само знае оти *еден* е слободен, грчкиот и римскиот свет дека се *неколцина* слободни, германскиот свет знае дека *сите* се слободни" (106). Еден народ штом ќе ја достаса највисоката точка на развитокот, пропаѓа и повеќе не може да се издигне, тој е веќе изгубен за историјата како и другите неисториски народи. На Исток деспотизмот ја изразувал првата форма на историјата — таму само деспотот е слободен, а другите се робови. Во Грција и Рим во демократијата и аристократијата се остварува втората форма. Но и тие биле па минале. Највисоката форма историјата ја достигнала во монархијата на германските народи. Тука бил довтасан врвот и нема каде понатаму да се оди. Германските народи, според Хегел, се перманентно историски народи. Пруската сталешка, со ограничен устав, монархија била совршената објективација на духот.

Ваквото разбирање на Хегел е одамна надминато. Она што го зборува тој за слободата е исконструирано за потребите на системот. Историскиот прогрес е процес на сѐ поголемо ослободување на луѓето од власта на природата. Тој оди по патот на усовршувањето на средствата за производство и ослободувањето на непосредните производители од власта на експлоататорите: робот од потполната потчинетост на робовладетелот за кого е само инструмент што зборува; на кметот од приврзаноста кон земјата и од феудалната зависност; на пролетерот формално лично слободен, но слободен и од средствата за производство, стварно, како што вели Маркс, посилно прикован за капитализмот одошто Прометеј за Кавкаската карпа, и, конечно, во социјализмот да се постигне стварна слобода. Хегел не може да ни даде правилен одговор на прашањето во што е вистинскиот прогрес, зашто не ги виѓа двигателите на историјата во стварноста, а и епохата во која живеел не му давала материјал. Тој ја внесува од главата онаа содржина што единствено можеше само да се одрази во неа и правилно да се осмисли.

## ГЕОГРАФСКИОТ ФАКТОР НА ИСТОРИЈАТА

Додека смислата на внатрешниот развиток Хегел ја разбира како напредок во слободата на духот, во степенот на неговото самоосвестување, надворешно тој духот го клава во определена географска средина. Природните услови го чинат оној екстензивен, просторен услов кој

духот мора да ѓо надвие, да се пробие низ ограничувањата што му ги поставува тој кон независност и слобода на дејствувањето. Локалитетот, неговиот природен тип, според Хегел, е длабоко сврзан со карактерот на еден народ „кој е син на тоа тло" (86). Но Хегел не им придава на географските услови решавачка улога. Тој вели: „Не треба природата да се оценува ни превисоко ни прениско. Благото јонско небо сигурно многу придонело за милозвучноста на Хомеровите песни, но самото тоа не може да произведува Хомери. Такуѓере, не ги произведува секогаш; под турското ропство не се појавувале пеачите" (86).

Природните услови секако влијаат врз карактерните својства на народот и неговите достигања нужно носат печат на географските фактори. Но овие не се сé. Гледиштево потполно ѝ одговара на Хегеловата концепција за природата која игра второстепена улога во неговата филозофија. Природата е помала или поголема кочница, но во секој случај кочница што духот треба да ја надвладее.

Веднаш по ова Хегел прави една груба грешка. Тој од историското движење ги исклучува областите на студената и топлата зона тврдејќи оти „во студената и топлата зона не може да биде тлото на светско историските народи" (85). Оваа констатација е точна за почетокот на историското движење, за појавата на такви историски форми што создале услови за брзо движење напред врз базата на решителните успеси во материјалното производство. Дека светската историја може да се одвива и во студената зона јасно покажуваат нордиските земји што денес се на многу високо културно рамниште и имаат највисок животен стандард во Европа. Затоа пак оти и топлата зона може да биде поприште на историски настани покажува борбата на афричките и азиските народи против колонијалното ропство.

Човековата свест за да достигне поголеми резултати во борбата против природната непосредност, како што вели Хегел, или во борбата за совладувањето на природните сили, како што би рекле ние, навистина не треба да ја сеќава природата како нешто семоќно како што е случај во студената клима. Во случајот пак на топлата клима имаме извесна штедрост на природата што не го гони човекот на умни напрегања во борбата за одржување. Во оваа смисла Хегел е прав кога тврди дека „вистинската сцена на светската историја е умерената зона, и тоа нејзиниот северен дел, дека земјата се однесува овдека континентално, имајќи широки гради, како што велат Грците" (87). Но што се напредува повеќе таа зависност е сé помала, така што категоричкото тврдење на Хегела за сцената на светската историја оти била само во умерената зона никако не е прифатливо.

Хегел го дели светот на *стар* и *нов*. Америка и Австралија спаѓаат во новиот свет. Под „нов свет" не ги разбира само новооткриените делови на светот. Овие тој ги смета за апсолутно нови, незрели физички и духовно. Хегел докажува оти и нивното тло било ново. Архипелагот помеѓу Азија и Америка бил повеќе „некој земен покрив на карпи", бил физички незрел. Реките во Нова Холандија дури немале корито. Ова е пример на Хегеловото натегање и искривување на фактите кога треба да се потврди некоја од него исконструирана теза. Америка не

можела да биде историски континент, зашто таа била земја на иднината. Во историјата пак Хегел сосема неисториски тврди дека сме имале работа само „со она што било и со она што е" (92), а не со иднината. На овие тврдења на Хегела не им е потребен коментар.

Интересни мисли искажува Хегел по повод разликувањето помеѓу Јужна и Северна Америка. Додека во Северна Америка имаме напредок, во Јужна Америка имаме само буни, насилија над домородците и паразитизам на шпанските освојувачи. Јужна Америка била завладеана, а Северна колонизирана. Отаде произлегувал фактот што во Северна Америка населениците биле вредни, трудољубиви, се занимавале со производство. Емиграцијата во Америка го отстранувала незадоволството во современото граѓанско општество во Европа и на тој начин се гарантирал современиот поредок. Цврсто организирана политичка заедница во Северна Америка немало, „дека вистинската држава и вистинската државна влада, — вели Хегел —, настануваат само тогаш, кога веќе постои разлика во сталежите, кога богатството и сиромаштвото ќе станат толку големи и кога ќе настапи таква состојба, големото мнозинство да не може повеќе своите потреби да ги задоволува на начин на кој навикнало" (91). Овдека имаме пак една сјајна мисла што патем ја искажува Хегел, но во која ни е дадено разбирање за државата речиси онака како што ни го дава историскиот материјализам. Од разликите на сталежите, од големината на богатството и бедата зависело формирањето на цврсто организираната форма — државата. Сепак овие мисли не ја поколебуваат основната концепција на филозофот.

Големината на пространството и населението според Хегел исто така влијае врз историските настани. „Да постоеја шумите на Германија, се разбира, никогаш не би дошло до француската револуција" (91). Во врска со ова една мала дигресија. Империјалистичките и фашистичките теоретичари често ја оправдувале агресијата со тврдење дека немале простор, дека се задушувале од пренаселеноста, та затоа требало да се борат за место под небескиот свод. Всушност, зад оваа теорија стоеја апологетите на повторната поделба на светот, стремежите на империјалистите да ги уништат револуционерните сили, а незадоволството на масите од тешките животни услови да го усмерат во друг правец. Ова прашање е пречистено во теоријата на марксизмот. При дадени услови величината на пространството може да игра извесна улога за канализирање на енергијата на масите. Америка долго време ги асимилирала одвишоците на резервната армија на работниците и со тоа ги ублажувала спротивностите на капитализмот во Европа. Но тој вентил бил претесен за да влијае решително на настаните. Дека пространството може да игра различна улога при различни услови покажува случајот на Западна Германија која прима работници од Италија и други земји за груби работи. Некогаш Германија се борела под паролата за место под сонцето, денес иако со повеќе население таа има прекумерно пространство дури да прима работници од другите земји. Техниката интензивно го проширува пространството. Затоа, кога Хегел расудува во Енциклопедиската логика, во додатокот на 108

параграф за односот на квантитетот (пространството) и квалитетот (формата на државата) мудрува напразно. Управата на швајцарскиот кантон се разликува од управата на една голема царевина по историскиот напредок, та затоа кај оној имаме демократска уредба, а кај оваа апсолутизам. Тоа пак што системот на римската република не можел просто да се пренесе на германската држава пак зависно од историските услови во кои економскиот е од најголемо значење.

Осем географската ширина, климата и пространството, кај Хегела игра голема улога и конфигурацијата на тлото. Тој издвојува три типа земјиште што се сврзани со трите етапи во развитокот на светскиот дух. — 1. Областа на висорамнините што одговарала на афричкиот принцип, иако е и еден голем дел на Азија висорамнина. Тука е главно занимање сточарството. 2. Речните долини и рамнини претставувале втора област. Таму почнува според Хегела земјоделието и учење занаети, се појавила сопственоста и односот на ропството и господството, државата. Скитањето на народите од висорамнините овдека се смирило, луѓето се задржувале на едно место и мислата можела да се упати на она општо. 3. Областа на народите покрај морињата. Морињата не ги раздвојуваат, туку ги обединуваат луѓето. Таму се развивало општеството на граѓанската слобода. Хегел му придава на Среодземното Море вонредно значење за развитокот на светската култура. Тој со восхит зборува за смелоста на оние што пловат по морето. Храброста на морнарот треба да биде поврзана со мудроста за да се успее во совладувањето на несигурноста и каприците на морето. На глед морето е попустливо, леко и тивко, но тоа е баш причината да се претвори во најопасен елемент. „На таквата измама и сила — вели Хегел — човекот ѝ спротивставува само едноставно парче дрво, се потпира просто на својата смелост и на своето присуство на духот и поаѓа така од цврстото на нешто без потпирач, водејќи ја со себеси само подлогата што тој си ја направил. Бродот, лебедот на морето, што со итри и хармонички движења ја пресекува брановата поврвнина или повлекува на неа кружни линии, е орудие чиј изум ѝ чини најголема чест на човечката одважност како и на неговиот разум” (95).

За да ја усклади својата концепција на трите континента со онаа на трите географски типа (зашто Египет е речна земја а се наоѓа во Африка, земјите од Мала Азија се крајбрежни а се во Азија), Хегел тврди дека Египет ѝ припаѓал на Азија а малоазиските и источносредоземните земји на Европа. Пак имаме изнасилување на фактите за љубов на теоретските конструкции по онаа препорака на Хегел дека ако фактите ѝ противречат на теоријата, тогаш толку полошо е не за теоријата, туку за фактите.

Хегел греши кога географските области ги разгледува статички. Според него, Африка може да даде само определен тип општествена организација — патријархалната фамилија. Азија дава статарична држава кава е онаа на Кина и на Индија. Од Персија почнува историјата, но таа спаѓа кон европскиот принцип. Географските услови се само рамки што ги отфрла духот како змијата својата кожа, како што е тоа случај и со народите.

Кај Хегел иде до израз и обидот да се растолкува историскиот развиток на биолошка основа. Како што мине животот на индивидуата низ фазата на детство, момчештво, зрелост и старост така и развитокот на светскиот дух: за него Кина претставува детство, Персија момчештво, Грција младост, Рим зрелост, а христијанско-германските народи старост на развитокот негов. Навистина, Хегел се оградува од дословното толкување на овие фази тврдејќи дека само извесни карактерни својства од развитокот на светскиот дух и оној на индивидуата се заеднички, но оваа споредба му дава можност да извлекува далекусежни заклучоци и да врши извесни изнасилувања на фактите за да ги доведе во склад со својата теорија. Теоријата за цикличкиот развиток на историјата потекнува уште од прочуениот антички историчар Полибие и преку Вико се промолкнува до наше време. Во врска со неа е теоријата дека Исток е почетокот на историјата, а Запад — крај, дека Исток бил детството и младоста на човечкиот развиток, а Запад староста и пропаста негова. Хегел изрично вели: „Светската историја оди од исток на запад, зашто Европа е имено крај на светската историја, Азија почеток" (106). Реакционерноста на оваа теорија е очевидна и им служела на најреакционерните кругови на Запад како идеолошко оружје во борбата против марксизмот, како што е случај со Шпенглер.

Има ли воопшто некаква смисла паралелата помеѓу развитокот на индивидуата и развитокот на човечкиот род? Ми се чини дека има. Во уводот на творбата „Кон критиката на политичката економија" зборувајќи за тешкотијата да се разбере фактот што огромното значење и совршенство на античката уметност не стои во склад со развитокот на општествените производителни сили и производните односи во тоа време, Маркс дава едно објаснение. Грчката уметност и грчкиот еп се одраз на детската фаза од развитокот на човечкото општество. Наивноста на детето нас нé радува и нé одушевува. Човекот — вели Маркс —, не може пак да стане дете осем да се вдетини. Но, зарем тој не се радува на наивноста на детето и зарем самиот тој не мора пак на некое повисоко стапало да се стреми потоа да ја репродуцира својата вистина? Зарем во детската природа не оживува во секоја епоха нејзиниот сопствен карактер во својата природна вистинитост? Зошто историското детство на човештвото, каде тоа најубаво расцутило, да не зрачи вечно обаіание како степен што повеќе никогаш нема да се врати? Има деца невоспитани и деца старикави. Многу од старите народи спаѓаат во таа категорија. Нормални деца беа Грците (Маркс, Критика и тн., предговор и увод, стр. 46—47). Маркс ги споредува, Грците со деца, а периодот на развитокот на човештвото што го довтасале тие, како период на неговото детство. Тука имаме почеток, имаме извесен сјај и занес, животен полет и радост, творечка инспирација и уметнички остварувања што по својата наивност, занес и водушевување личат на детството. Ја потцртувам Марксовата карактеристика на Грците како нормални деца. Оваа ми се чини не е достатно оценета. Не може да се извлекува сé од економските услови, а особено кога се бараат причините на културните достигнувања на еден народ. Материјалниот развиток бил многу понапред во Месопотамија и Египет

одошто кај Грците во почетокот на нивната историја. Грците всушност биле ученици на споменатите народи што со жедост ги впивале нивните културни достигања. Во оваа смисла географскиот фактор играл уште како голема улога: упатеноста на Грците на море, благоста и развиеноста на крајбрежието, расеаноста по Егејското Море на многубројни острови што ја чинеле пловидбата сигурна — никогаш грчкиот морепловец не го губел од вид копното. Но играло улога и тоа што грчките племиња во она време веќе биле независно од Исток на извесен степен на развитокот на материјалните сили и општествената организација кога фатил да се распѓаа родовиот строј. Инаку допирот на Грците со Исток би бил бесплоден. Но тука дошол до израз и фактот што тоа биле имено Грците на почетната, детската фаза од својот развиток, тоа што тие биле „нормални деца" способни да ја апсорбираат и понатаму да ја развиваат затечената култура. Значи, биолошкиот фактор не може од прагот да се исфрли, да не се води извесна сметка за него. Има извесни карактеристики од индивидуалниот живот на човекот што се наоѓаат и во животот на човештвото како целина. Но аналогијата водена докрај дава погрешни и опасни заклучоци. Во тој случај би имале претерано развивање на една црта, страна, еден дел на стварниот живот, а со тоа паѓање во погрешна теорија. Ако станува збор за зрелоста на развитокот на човештвото, таа не е зад нас, ами пред нас — таа е во иднината. Предисторијата на развитокот, царството на нуждата (Енгелс) дури денес се преодолува и зората на слободата, мачно, во родилни болки, а некаде во крвје, сега изгрева за огромното мнозинство народи што се будат за историски дела и подвизи. Запад и западната цивилизација нема да пропаднат, нема таму да запре развитокот. Пропаст ќе доживеат само извесни одживеани форми на општествената организација. Историјата на поновото и најновото време ни дава безброј примери дека прогресот не оди само кон Запад, ами се враќа на Исток, историска улога нема да вршат само големите народи туку и малите како што докажува денешна Југославија. Најголема грешка прави Хегел кога го запира одот на историјата. А тој мора да го запре, зашто, одејки од еден крај на друг, развитокот би правел само кругови врз земјината топка, би се претворил во бесмислица.

## ХЕГЕЛ И КОНКРЕТНИОТ РАЗВИТОК НА СВЕТСКАТА ИСТОРИЈА

За Хегела решително значење за поделбата на историјата има степенот на реализацијата на слободата.

Исток е почеток. Тој знае дека еден е слободен. Тоа е деспотот. Сите други се потчинети и робови што се фрлаат во правиот пред лицето на семоќниот господар. Ориентот го има за принцип супстанцијалитетот на моралот и неговите одредби се изразени како закони, но тие „како надворешна моќ управуваат со субјективната волја". Нешто што е внатрешно, мислење, свест, формална слобода овдека не постои. Законите се извршуваат затоа на надворешен начин, како присилно



право. (103). На Исток моралот лежи во силата, а не во душата и сочувството. Законот овдека вреди по себе и не му е потребно нашето согласие, а внатрешното е направено надворешно и едно исто е државата, религијата како и законот и согласието. На Исток се́ се врти околу една личност што е на чело, како патријарх. Нему се́ му припаѓа.

Историјата на Исток има три форми.

Со царството на Кина историјата почнува формално. Принципот на патријархалноста во Кина е развиен до световен, државен живот. Монархот во Кина е шеф како патријарх. Законите се делум правни, делум морални, а знаењето на субјектот за содржината на неговото сакање, како негова сопствена внатрешност, не постои туку како надворешна заповед. Субјективитетот е собран во монархот кој, се́ што чини, чини за доброто, спасот и набожноста на целината. Хегел еднострано патријархалниот принцип го пренесува на кинеската држава и не сака да го види класниот антагонизам на кој таа се темели. Во Кина, според него, сите се во еднаква положба. Таму немало аристократија и владеела апсолутна демократија. Секој можел да заземе место според своите способности во државната хиерархија. Управата била рутинирана. „Еднолично и еднакво, како текот на природата, оди таа по својот пат еднаш за секогаш. Само царот треба да биде жива секогаш будна и самодејна целина" (124). Но, вели Хегел, во Кина нема голема разлика помеѓу слободата и ропството. „Пред царот сите се еднакви, т. е. сите се еднакво деградирани" (129).

Кина е прозаично царство. Насекаде Хегел ја открива прозата на кинескиот живот во географската положба, државната управа, историјата и културата, религијата. Не е чудно што пишувањето на историјата било така важно, а историчарите биле високи државни службеници. Онака како што ни ја прикажува Хегел Кина таа буди само здодевност и рамнодушност.

Втората форма на историскиот живот, но само пространствена, а не временска форма, е дадена во Индија. И таа е цврста статарична форма како Кина но во неа наоѓаме нешто што буди интерес. Наспроти Кина, Индија била „земја на фантазијата и чувствата". Индија не е вистинска држава, зашто во неа немаме општество, како во Кина. Она што го потцртува Хегел како нешто ново е тоа што во Индија имаме касти, а тоа е појавата на разлики. Тоталитетот на Кина овде се раздвојува. Хегел дава една споредба на делењето на целината на делови во општеството со организмот. „За органскиот живот потребна е — вели Хегел — од една страна, една душа, од друга страна, распространетост во разлики, што се расчленуваат, развивајќи се во својот партикуларитет во цел систем, но така, нивната дејност да ја реконструира таа една душа" (140). Хегел овдека мисли за својот идеал на државата како хармонична целина на трите сталежа чии дејности се дополнуваат: супстанцијалниот (јункерите), индустрискиот и општиот сталеж (бирократијата).

Меѓутоа, во Индија разликите се вкаменети, а тоа ги враќа во природата како противставеност на историјата. Тоа го осудува индис-

киот народ „на најнедостојно ропство на духот". Ова е типичино за Хегел. Тој се бори само против духовното ропство.

И така, бидејќи има во Индија поделба на касти, се прави чекор напред, но зашто таа настапува не со дејноста на индивидуите во кои би дошла до израз нивната вистинска разлика, туку со разликите на родувањето, се уништувал привидот на слободата. Хегел особено возразува против тоа што во Индија разликите се однесувале не самод о она што е земско, ами и до она што е духовно. Наспротив, во феудализмот сталежите ги сврзувале индивидуите, но сите тие имале слобода да преоѓаат во свештеничкиот сталеж, а за религијата сите имале иста вредност и била еднаква за сите. На Индусот пак Хегел му одрекнува секаква човечност, човечко чувство. Таму се се вкаменило во кастите: духот одел во светот на сонот, а она највишото било уништувањето.

За да го докаже овој свој став, Хегел ја разгледува индиската религија, уметност и филозофија. Тој дава сосема негативна оценка на индискиот карактер и го оцртува како подол, ползав спрема победителот, а безобзирен спрема оној што му е потчинет. Сето ова е произволно и, во најдобриот случај, исконструирано за потребите на системот. Но таквите тврдења на Хегел како тврдењето оти нужна судбина на азиските земји била „да бидат подложени на Европјаните" и оти и Кина „ќе морала да се помири со таа судбина" зарем не покажуваат и нешто друго? Заклучокот сам по себе се наметнува.

Европјаните нашле во Индија мноштво државици. За борбите што ги воделе помеѓу себе индиските кнезови Хегел вели дека тоа било историја на владетелските династии, а не на народите. Индиската историја била низа интриги и буни, што едностојно се менеле, а не историја на народите, и тоа не интриги и буни на поданиците против своите владетели, туку на синот на кнезот против својот татко, браќа, стриковци и братови синови меѓусебе и на чиновниците против своите господари (158). Таа борба според Хегел ништо не развива, нити унапредува. Хегел е за историја на народите, нивните борби и победи од кои произлегува прогресот, движењето на општеството напред. Хегел во Индија не гледал прогрес па затоа сета нејзина историја ја сведувал на интриги и борби околу престолите на кнезовите.

Вистински, временски почеток на историјата според Хегел настанува во Персија. Овдека Хегел прави една забелешка. Додека Кинезите и Индусите и припаѓале на монголската раса, нациите од Предна Азија му припаѓале „на кавкаското, т. е. европското стебло". Ова сосема определено мириса на расизам и противречи на она што го установила денешната наука. Хегел вели: „Дури со персиското царство влегуваме во историјата. Персијанците се прв историски народ. Персија е прво царство што минало. Дури Кина и Индија остануваат статарични, живејќи сѐ до денес во природно вегетабилно постоење, дотогаш Персија е подложена на развои и пресврти што едино покажуваат некоја историска состојба" (164). Во Персија гледа Хегел воплотување на принципот единство на разликите. Кина е просто единство и затоа неподвижно. Во Индија се доаѓа до разлики, но не динамични туку вкаменети што

не се ускладуваат во целото. Отаде и во Индија имаме историско мртвило, макар што имаме борби и интриги околу престолите што не носат ништо ново. Промените и развитокот во Персија произлегуваат од тоа што е таа единствено царство кое се состои од мноштво држави што го завардиле својот индивидуалитет. Зашто за Хегел во Персија влегуваат не само Персијанците, туку и Миѓаните, Асирците, Вавилонците, Евреите, Феничаните и Египтјаните.

Зошто ова го направил нашиов филозоф и со кое право? Гледиштево на Хегела треба уште повеќе да се објасни кога се знае оти некои од горепобројаните народи и нивните држави имаат многу поголем историски и културен значај од Персијанците и нивната држава. Мора веднаш да се каже дека системот пак го направил своето, та го споил она што не може да се спои. Од друга страна, Хегел можел да ја изврши оваа конструкција благодарение на неразвиеноста на историската наука во негово време. Тогаш Египет и Месопотамија не биле изучени, та тој не знаел какво огромно значење тие имаат за светската историја.

Хегел прави и многу погруби грешки кога зборува за хармонијата што владеела во персиската држава меѓу управата и потчинетите народи. Во оваа држава — конгломерат управата ги штитела преку општите закони и правата на одделните народи. Хегел тврди: „Како што Сонцето сè огрева, доделувајќи на секој својствен живот, така и персиското царство се протега над мноштвото нации и ѝ ја остава на секоја нејзината особеност". Ние знаеме, меѓутоа, оти париската држава пропаднала поради внатрешните разлики, поради она шаренило од нации што одвај чекале да го сменат ова „сонце". Но за Хегел е поважна, конструкцијата отколку фактите и тој слободно и смело со нив оперира како што му е згодно за да ги вклучи во однапред приготвениот калап.

Зборувајќи за Феничаните дијалектичарот Хегел пак блеснува и се доближува до историскиот материјализам. Веќе рековме колку се воодушевува Хегел од морепловството како дејност шо ја надвладува природната стихија, кога човекот целиот е потпрен на себеси, а не зависи од каприците на времето. Затоа што го ослободува од природната зависност човекот, Хегел ја цени високо и индустријата. Тој вели: „Исто така содржи принципот на индустријата спротивност на она што се добива од природата, зашто природните предмети се преработуваат за употреба и накит. Во индустријата човекот е сам на себеси цел и постапува со природата како со нешто нему подредено, на што тој го втиснува печатот на својата дејност. Разумот е овдека храброст, а спретноста е подобра отколку само природната одважност. Овдека ги гледаме народите ослободени од стравот пред природата и од нејзината ропска служба" (180).

Оваа мисла звучи сосема материјалистички. Хегел кога зборува отворено може да каже суштествени мисли. Но човекот не робува само на природата туку и на општествените односи и во Феникија колку индустријата значела ослободување, толку значела и ропство посилно и пострашно отколку неговата патријархална форма. Сè зависи од

условите на примената на индустријата, од нејзиниот општествено-историски карактер.

Кај Персијанците обожувањето на светлоста се појавувало како обожување на општото природно суштество. Но овој принцип се делел понатаму на два момента: на загазеноста во осетното кај Вавилонците, како свест за конкретниот дух — Адонис, и чиста апстрактна мисла кај Евреите кај кои бог стои над природата и е потполно очистен од неа. Меѓутоа, и овој принцип не е приемлив за Хегела зашто, ако духот не е поставен и како конкретен дух, поправо како единство на конкретното и апстрактното (Брана Петрониевиќ вели дека оној што не го разбрал ова како најважно во Хегеловата филозофија ништо не разбрал од неа), тогаш нема слобода за индивидуумот. „Субјектот не постои сам по себе и за себе" (184).

Задачата е да се обединат овие два момента и таа како задача се јавува во Египет. Сфингата Хегел ја смета како симбол на египетскиот дух, интерпретирајќи ја како „човечка глава која гледа од животинското тело" и го „претставува духот како почнува да се издига од природата". Ова е многу духовито толкување, но тоа како такво не би се однесувало само за Египет, туку за целата таа па и доцнежните епохи. Човекот во многу работи сеуште зависи од природата.

Египет претставувал духовен преод кон повисокото стапало на историјата — кон историјата на Грците. Надворешно преминот кон Грција е преминот на господството од Персијанците на Грците. Треба ли да жалиме што минало персиското царство додека царствата на Кина и Индија останале? Не, вели Хегел. Преодноста за него има поголемо значење отколку трајноста. „Непреодните ридови не се нешто поважно од ружата која во својот мирисен живот бргу останува без листови". Персиското царство го започнало принципот на одвојувањето на духот од природата и затоа стои повисоко од оние царства втонати во природата. Персијанците со својот принцип се подигнале над Кина и Индија. Тие не ги подјармувале народите „туку ми го оставиле нивното богатство, нивното уредување, нивната религија" (205). Но тоа што било услов за величината на Персија сproти пониските принципи во однос на Грција значело слабост. Апстрактниот принцип на Персијанците бил „неорганизирано, неконкретно единство на диспаратните принципи" (206)., тоа бил агрегат на најразлични индивидуалности. Свое единство тие можеле да добијат во слободниот индивидуалитет. Во грчкиот народ овие елементи се обединиле, „зашто духот се задлабочил во себеси, однел победи над партикуларитетите и на тој начин се ослободил сам себеси" (206).

Грчкиот свет претставувал „вистинско издигање и вистинска преродба на духот" (209). Тука духот ја достига својата младичка возраст. Хегел со воведување зборува за Грција која била „конкретна животна свежина на духот", „вплотен дух во одуховената чулност". Таа е прекрасна, уметничка. Грција според Хегел пружа ведар поглед на младичка свежина. Тука индивидуалитетот е слободен, но таа слобода оди само до убавината. Слободниот дух овдека не се одвоил од природата, туку е во хармонично единство со неа. Грција Хегел всушност

ја разбира како реализација на убавиот индивидуалитет. Затоа грчкиот свет започнувал со два прекрасни младича (пак конструкција): Ахил и Александар. „Највиш лик што се реел пред грчката претстава, — вели Хегел —, е Ахил, синот поетов, хомерскиот младич од тројанската војна, Хомер е елемент во кој живее грчкиот свет како човекот во воздухот. — Грчкиот живот е вистинско младичко дело. Ахил, поетичниот младич, го отвори тој живот, а Александар велики, вистинскиот младич, го изведе докрај" (209). За Хегел е важно да констатира оти и двајцата се јавуваат во борба против Азија. Но постои разлика меѓу нив. Ахил не го води потфатот против Троја и му е потчинет на Агамемнона, Спротивно, другиот младич, Александар, најслободен и најубав индивидуалитет што го имал реалитетот кога и да е, стапува на чело на во себе зрелиот младички живот и извршува одмазда против Азија". Хегел вели оти овие двајцата „сосема совршено пружаат готова слика на грчкиот дух" (252). Оваа споредба колку и да е поетична ги има сите добри и лоши страни на истата. Она за одмаздата е потполно реакционерно разбирање. Никогаш односите на народите не смеат да се градат врз одмазда, а на Хегела баш како да му е мило што се одмаздил Александар. Но за нас е важно да кажеме дека грчката историја ниту почнала со Ахил ниту завршила со Александар, но конструкцијата одлично го илустрира она што сака да го каже Хегел — Грција од почетокот до крајот била младоста на човештвото.

Нашиов филозоф разликува три периода во грчката историја. Во првиот период настанува убавиот индивидуалитет. Вториот ја прет ставува неговата самостојност и неговата среќа во победата спрема надвор, победа над преѓашниот светско-историски народ. Во третиот период Грција се распаѓа во судрувањето со идниот орган на историјата. Хегел потцртува дека овој тек се среќава во животот на секој светско историски народ. Овој има двојна образованост: од себе си и од туѓата побуда. Таа двојност се соединувала во првиот период. Вториот период бил период на среќата, „но — вели Хегел — бидејќи народот е упатен спрема надвор, тој ги напушта своите одредености во внатрешноста, та во внатрешноста се создава раздор, ако престанала напнатоста спрема надвор. И во уметноста и во науката се покажува тоа раздвојување на идеалното од реалното. Овдека е точката на паѓањето" (210). Овде нема ни трага од реално испитување на фактите, туку само натегање. Како да мора секогаш да има војни, ако не надворешни, а тоа внатрешни.

Принципот на разнородноста е особено важен за Хегела кога е збор за Грција. Тоа се однесува како за природната средина, така и за населението. Мешавината на разни племиња доведувала образованоста да произлегува од самите индивидуи, а не од патријархалната заедница во кои се поединците сврзани со природни врски. Раскинувајќи ги природните врски поединците биле сега сврзани со „друг медиум" — со законот и објективната моралност. (211). Навистина првобитното општество ги потиснувало силите на индивидуите и најважната задача што требало да ја реши новиот класен строј било нивното разгрнување, ослободувањето на личноста од папочната врска која го сврзувала со

родот. Тоа не е постигнато само во Грција, иако таму слободната индивидуа достигнала највисок развиток.

Во врска со почетокот на „субјективната уметничка форма", Хегел зборува за важноста на орудијата во совладувањето на природата со јазикот на историскиот материјализам. Еве што вели тој:

„Човекот со своите потреби се однесува спрема надворешната природа на практичен начин и притоа задоволувајќи се самиот себе со неа и уништувајќи ја, посредно преоѓа на дело. Природните ствари се наиме моќни и вршат разнолик отпор. За да ги совлада, човекот вмолкнува во нив други природни ствари, ја свртува на тој начин природата против самата природа и изнаоѓа орудија за таа цел. Тие човечки изнајдоци му припаѓаат на духот, а таквото орудие треба повеќе да се цени отколку природниот предмет. Ние исто гледаме оти Грците знаат да ги ценат, зашто кај Хомер мошне изразито се јавува радоста на луѓето поради тие изуми. . . Честа на изнајдоците на човекот за совладување на природата им се припишува на боговите." (224).

Разгледувајќи го „политичкото уметничко дело" — државната организација на Грците, Хегел смета оти демократијата како политичка форма била едино можна за нив. Грците се на стапалото на убавината, а во неа, според Хегел, постојат уште природни елементи. Кај нив и во објективната морлност постоеле закони по начинот на природната нужност. Обичајот и навиката биле она што му давало печат на животот, а субјективитетот на волјата и рефлексијата уште не биле јавени. Софистите, учителите на мудроста, ја измислиле субјективната рефлексија, наука дека секој може да работи според своето убедување. Тоа било она што ја сочинувало внатрешната причина за пропаста на Грција. Духот уште не бил дојден до познанието, зашто субјективната слобода треба да се изрази на објективен начин.

За сметка на грчката демократија Хегел прави неколку забелешки. Од нив е најинтересна таа дека грчката демократија била заснована на ропството. Грците него не можеле да го укинат. „Ропството — вели Хегел —, престанува дури тогаш кога волјата е бесконечно рефлектирана во себеси, кога се помислува дека правото му припаѓа на слободњакот, но дека е слободњакот човек по својата општа природа надарен со ум. Но овдека стоиме на становиштето на објективниот моралитет, кој е само навика и обичај, а според тоа уште партикуларитет во постоењето" (1361). Колку и да ја ограничува демократијата како форма за малите народи, да ја смета за пониска од монархијата, Хегел не можел а да не признае дека таа дава огромни можности за развитокот на големи политички карактери. Демократското уредување не само ги припушта индивидуите кон власта, туку и ги повикува да покажат колку вредат.

За Спарта Хегел зборува со презир, како за почетокот на нејзината историја така и за крајот. Една интересна мисла на Хегела во врска со нејзиното пропаѓање, а која ја одбележува и Плеханов, е онаа дека таа баш поради тргнувањето од имовната еднаквост (во почетокот земјата во Спарта била поделена на равни парцели и предадена на неј-

зините граѓани) подоцна пропаднала особено поради нееднаквоста на поседот.

Надворешно-пелопонеските војни се причина за пропаста на Грција. Меѓутоа, од гледиштето на развитокот на духот тоа било мислењето, она внатрешно општо. „Во убавината, како принцип на Грците, беше конкретното единство поврзано со реалитетот, со татковината и фамилијата итн. Кај тоа единство не се фати цврстото становиште внатре во самиот дух во мислата што се издигнала над единството, беше уште произволноста што одлучува" (248). Софистите ја издигнале мислата, но паднале во произволност. Прочуеното „Човекот е мерка на сите ствари" можело да се толкува на два начина — „дека човекот може да биде дух во својата длабочина и вистинитост, или пак во неговата произволност, и посебните интереси". Софистите го земале она последното.

Сократ бил „изумител на моралот" на Грците, а не само учител на моралот. Тој ги научил какви се моралните должности, да бидат свесни за она што го прават и „наспроти татковината и објективниот моралитет го поставил субјектот како она што решава" (Исто). Принципот што го изразувал Сократ ѝ бил апсолутно непријателски на Атина, а кога атинскиот народ го осудил, тој постапил од гледиштето „на високата правда". Умирајќи пак Сократ ја искупил својата грешка и она што го проколнале атињаните, зашто веќе фатило корен, сега требало да го благословат, а со тоа да го ослободат од вината или и тие да бидат совиновни. Колку е ова умување производ на фантазијата на Хегела, не мора да се нагласува. Важно е да се одбележи дека Хегел им давал поголема важност на внатрешните причини отколку на надворешните кога расудувал за причинте на историските настани. Баш затоа што бил принципот на Грција веќе разорен, Грција пропаднала во допирот со следниот историски народ што носел друг принцип. Тоа бил Рим што партикуларитетот и внатрешната распокинатост од третиот период на грчката историја го ликвидирал со „слепата судбина, железна сила".

Римскиот принцип е според Хегела, судбината, но во нејзиниот апстрактен вид. Развитокот овдека оди по пат на чистење внатрешноста на апстрактната личност која во приватната сопственост добива реалитет. Но, зашто апстрактната слобода, личностите не се држат во заедница врз основа на нивното сопствено убедување како што ќе биде подоцна со поразвиениот народен дух случај, туку со сила, Рим го сочинувале два момента: политичката општост за себе и апстракцијата на слободата на индивидуумот во самата себе и тие се опфатени во самата негова внатрешност. Она што ја причинило пропаста на Грција, на нејзиниот дух, овдека е основа на новиот дух. Целта кон која оди таа апстрактна општост без срце и без душа е господството. Со тоа, апстрактното добивало задоволување.

Наспроти деспотијата на Исток и демократијата во Грција, во Рим основната политичка одредба е аристократијата и тоа, нагласува Хегел, вкочанетата аристократија која стои наспроти народот. Овој дуализам аристократијата — народ бил она што го чинело највнатреш-

ното битие на Рим. Се прашуваме: ако историјата претставува напредување во слободата, зарем демократијата дава можност за остварување слободата во помала мера отколку аристократијата. Хегел им го дава на термините она значење кое е погодно за развивање на неговата концепција. Демократијата во Грција тој со право ја смета за ограничена, но во Рим како да не го забележува фактот што ја ограничувал оваа демократија — ропството. И овдека неколцина биле слободни, но веќе духот направил голем чекор во ослободувањето од навиките и обичаите што го ограничувале субјектот да постапува според своето убедување во согласност со законите на заедницата. Рим ја подготвува онаа историска фаза што ќе ја обезбеди слободата на сите — фазата на христијанско-германските народи. Имено во него било можно да се јави христијанството како носител на тој принцип.

Рим бил зрелоста на човечкиот род, неговата проза. Играта на фантазијата, ведрината на духот на младоста се сменува со озбилен, макотрпен, упорен труд на зрелоста. Од ова гледиште Хегел ги разгледува сите страни на римскиот живот. Дури во географската положба на Рим Хегел гледа насилие. Религијата исто така носи печат на насилие. Во римскиот пантеон биле насилно собрани сите богови од разните народи, а самиот термин „religo“ значел врзаност која била сосема прозаична, ограниченост и корист. И во уметноста на Рим триумфира насилието. Римјаните биле само гледачи. „Наместо човечките страдања, во длабочините на срцето и духот, кои се доведуваат со противречностите на животот и што во судбината наоѓаат разрешување, приредуваа Римјаните сурова стварност на телесните страдања, а крвта во потоци, смртно роптење и умирање беа претстави што ги интересираа" (272). Дури и почетокот на римската историја е насилие. Рим почнал како држава на разбојници со грабењето на Сабињанките.

Хегел разликува три периода во римската историја. Во првиот се води борба помеѓу патрициите и плебејците. Борбата завршува со извојување политичките права од страна на плебсот. Тогаш настапува период на надворешна усмереност, кога народите се чинат најјаки, зашто поранешната возбуда уште траела но објектот го немало внатре, та се барал надвор. Сепак, спогодбата помеѓу патрициите и плебејците била непотполна и недостатното во неа е требало попосле да избие со сета страотна сила, но во овој момент славата, богатството, несреќите ги држеле Римјаните заедно. По победите спротивностите во Рим се јавуваат во друга форма, а имено во формата на партикуларните интереси против патриотската настроеност, а кога смислата за државата не ја држи таа спротивност во рамнотежа. Затоа се јавуваат граѓанските војни. По победите во Рим не се јавува убавиот сјај на образованоста, уметноста и науките како кај Грците, но тоа не било ни, можно. Римскиот дух не е конкретен. Она конкретното, — вели Хегел —, што Римјаните го наоѓаат во себеси е само единство без дух, а определена содржина може да лежи само во партикуларитетот на индивидуумот" (284). Господство и сила, себичност „која нема објективно морално исполнување во себеси туку добива содржина само со помошта на партикуларните интереси" тоа било карактерно за Рим. Богатството

во Рим, вели Хегел, е плен, а не плод на индустрија и чесна дејност. Своите средства тој ги засновувал на плен.

Во граѓанските војни римската држава запаѓа во криза. Големите индивидуалитети настануваат во епохата на растројството. Републиката нужно морала да пропадне и Цезар ја исполнил таа историска задача. Хегел вели: „Но не е случајноста на Цезар што ја урнала републиката, туку *нужноста*" (288). Цезар ја стивнал внатрешната спротивност и ведно створил нова кон надвор. Тој ја проширил светската историја на нова сцена што требала да стане нејзино средиште. Меѓутоа, царството ги доведува според Хегел противречностите на римскиот дух до крај. Двата момента — државата и правото не можат да се помират. Навистина, индивидуумот станува правна личност, правото на сопственост му е загарантирано, а со тоа и формалната еднаквост, но тој нема никакви политички права и пред императоротот е ништожен. Затоа луѓето се упатени на себеси, предадени на фатумот и рамнодушноста, на науката и чулната наслада, се принудени да се откажат од чулниот свет или да потонат во него. Отаде подлост и лукавство од една или предаденост на филозофијата од друга страна која во стоицизмот, епикуреизмот и скептицизмот проповедала одрекнување од реалноста. Но оваа филозофија „го знаела само негативитетот на сета содржина, таа била совет на очајот на светот што немал повеќе ништо цврсто" (293). Духот со неа не можел да се задоволи стремејќи се кон повисоко измирување што се постига во христијанството, чиј носител се германските народи.

Внатре во Рим, со Христовата појава се укажувала предметноста на суштината, се негирала природноста на духот. „Самосвеста се дига до оние моменти кои му припаѓаат на поимот на духот, и до потребата тие моменти да се разберат на апсолутен начин". (294). Евреите имаат светско-историско значење зашто од нив „произлезе она повисокото, духот да дојде до апсолутната самосвест, дека тој се рефлектира во самиот себеси од друготноста што е негова раздвоеност и болка „Во Рим христијанството доведува до „апсолутна слобода во бога" додека грчката слобода била условена од робовите и пророштвата. Во христијанството ропството било невозможно, „зашто сега човекот како човек се претставувал спрема својата општа природна во бога" (306).

Понатамошниот развиток требало да го реализира ова внатрешно достигнување, да го вплоти во стварноста на државата, да го објективира во неа. „Разликата на религијата и светот е само таа, што религијата како таква е ум во душата и срцето, што е таа храм на претставената вистина и слобода во бога; додека државата е напротив спрема истиот ум храм на човечката слобода во знаењето и сакањето на стварноста, чија содржина може да се нарече божествена" (307). Историјата за нашиов филозоф треба појавата на религијата како претставна форма на духот и нејзините принципи да ги реализира не само во срцето на луѓето, туку и како световна слобода во државата. Првата задача на историјата — појавата на субјективната слобода во вистинската религија со доаѓањето на свет на христијанството, е остварена. Понатамошниот развиток на христијанскиот свет го сочинуваат разните

степени на реализацијата на слободата во државата и тоа кај германските народи. Во Рим таа реализација не можела ни да започне.

Византија Хегел ја разгледува како пример на раздвоеноста на апстрактниот принцип на христијанството од целата организација на државата и законите кои не биле реконструирани спрема принципите на христијанството. Хегел дава црна слика на историјата на Византија. „Историјата на високообразованото источно-римско царство, каде како што би се мислело, духот на христијанството би можел да се разбере во неговата вистина и чистота, ни покажува низа непрекинливи злосторства, слабости, подлости и бескарактерности, најужасна и затоа најбезинтересна слика" (310).

Духот на новиот свет, за Хегел, е вплотен во Германците. Тој има да се реализира во германскиот свет и како апсолутна вистина на „бесконечното самоодредување на слободата, *онаа* слобода, што ја има за содржина само својата апсолутна форма" (315). Историската мисија на германските народи била „во службата на светскиот дух поимот на вистинската слобода да го има не само за своја религиозна супстанција, туку и во светот на слободата да продуцираат од субјективната самосвест" (315). Грците и Римјаните се развивале во себе самите и дури кога узреале се обрнале надвор. Германците напротив, почнале да се развиваат на туѓа култура. „Тие се образуваа примајќи го и совладувајќи го туѓото во себеси, а нивната историја е напротив влегување во себеси и во однесувањето кон самите себеси". Нема веќе однос кон надвор во иднината за Хегел. „Зашто христијанскиот свет е свет на довршеноста; принципот е исполнет, а со тоа е исполнет крајот на денот; идејата во христијанството ништо повеќе не може да види незадоволено" (315—316).

За поделбата на историјата на германските народи Хегел зема друга основа, а не односот спрема надвор како што било досега. Германскиот свет е само привидно продолжување на историјата на римскиот свет. „Меѓутоа, во него живееше потполно *нов дух*, од кој сега светот мора да се регенерира, имено слободниот дух, кој се засновува на самиот себеси, на апсолутната самоволја на субјективитетот" (316). Сега задлабочувањето на духот во себеси бара објективирање надвор и од овие две спротивности се развила спротивноста на црквата и државата. „Европската историја — вели Хегел —, е приказ на развитокот на секој од овие принципи за себе, во Црквата и државата, потоа спротивноста на обата не само меѓусебе, туку и во секој од нив, дека секој е сам тоталитет, и најпосле измирување на таа спротивност." (316).

Германците во Големата преселба на народите давале малку за размислување. Тацит ги идеализирал Германците како слободни народи, наспроти расипаноста на моралот и општиот декаденс во Римската империја. И овој случај Хегел го користи за да се нафрли на теоријата на Русо. Тој вели: „Но ние знаеме оти не можеме да ја сметаме таквата состојба на дивост за висока и да западнеме можеби во заблудата на Русо, кој состојбата на дивјаците на Америка ја прикажа како таква во која човекот ја има вистинската слобода. Навистина има неизмерно многу несреќи и болки кои дивјакот не ги познава, ама тоа е само нега-

тивно, а слободата битно треба да биде афирмативна. Времињата на афирмативната слобода дури се времиња на највишата свест" (320). Ние веќе ја објаснивме оваа противречност која всушност е класна противречност, а не противречност на негативното и позитивното во слободата.

Зборувајќи за преселбата и образувањето на германските нации во кои ги вбројува и романските што се разликувале по јазик од германските, но и не по дух, Хегел ги споменува и Словените. Тие не спаѓале меѓу историските народи, зашто тие како маса до неговото време не настапиле како самостоен момент во низата форми на светскиот дух. Што ќе биде со нив во иднина, Хегел не се интересира, зашто историјата како што рековме, има, за Хегел работа само со минатото.

Со германските завојувања почнува долгиот процес на прочистувањето на христијанскиот принцип, чии носители се германските народи, но кој отпрво постои само како мана волја". Она вистинското е само задача, зашто душата уште не е исчистена. Дури долг процес може да го направи чистењето конкретен дух." (325).

Карло Велики создал големо царство, прво што го создало христијанството. Иако уредбата на оваа држава била одлична, сепак по смртта на Карло Велики, неговото царство се покажало немоќно како спрема надвор, така и спрема внатре против бесправието, разбојништвото, неправдата. Правниот систем бил бессилен кога се има работа со дивјачки народи, а можел да зацврсне само во борбата против сето она што му се противставува. Така, — вели Хегел —, гледаме покрај одличната уредба, најлоша состојба, и спрема тоа и противречности на сите страни. На таквите творби, токму затоа што се издигаат веднаш, потребно им е јакнење на негативнитетот во самите себе, им се потребни реакции од секаков вид што настапуваат во идниот период" (335).

Од овие реакции за Хегела почнува средниот век. Прво, одделните нации станале против франкското господство, потоа, индвидуумите против законската моќ на државата, најпосле, реакцијата на црквата, на духот против постојната стварност. Од реакцијата на индивидуумите против државата произлегла потполната незаштитеност и подложност на слабите од посилните од што произлегла феудалната хиерархија. Црквата го зела за основа духовниот принцип и ја совладала природната дивост на масите, но ведно со тоа самата станала световна и се заплеткала во противречности кои се противречности и на средновековието. Она што е битно за христијанството, според Хегела, е дека доведува до свеста за единството на човечката и божествената природа во човекот, дека човекот како дух го содржи во себеси божествениот супстанцијалитет. Таа свест католичката црква ја будела со надворешни средства: причесна, молитва итн. Тоа надворешно го приграбуваат свештениците и им поставуваат услови на лаиците за учеството во него. Хегел зборува со гнасење за светиите и „оние безброј фабули и лаги што се однесуваат на светиите и нивните истории". Идолатријата на исток им отстапила место на реликвиите. „Во времето на средновековието настана, — вели Хегел —, формално воскрснување на мртвите, секој побожен христијанин сакаше да има такви коски на

земните остатоци". (346). Со поставувањето надворешни барања што требало да се исполнат на надворешен начин, католичката црква го внела односот на апсолутната неслобода во самиот принцип на слободата.

Хегел се нафрла на идеализаторите на средниот век. Култот на рицарската чест, нивната верност и преданост на дело Хегел ја оценува како себичност и борба за сопствена корист. „Така противречен, така полн со измама е средниот век, и одвратност е на нашето време да се сака да се направи нешто вонредно. Простодушното варварство, дивоста на обичаите, детската вообразеност не револтира, туку треба само да се жали; но да се извалка највисоката чистота на душата со најужасно дивјаштво, да се направи од вистината средство на лага и егоизам, она што е најспротивно на разумот најгрубо, најнечисто да се заснова и поткрепи со религијата — тоа е најодвратна игра што некогаш се видела, а која само филозофијата може да ја разбере и затоа да ја оправда" (349—350). Она што е највредно во средниот век, тоа е појавата на градовите. Но Хегел не може да го објасни нивното потекло и причините на нивната појава. Хегел филозофски го оправдува средновековието а не го отфрла, зашто колку и да е гнасно тоа, колку да пружа хаотична и упадочна слика сепак извршило подготовка за да се појават современите форми на државата и културата.

Со крстоносните војни се достигал врвот на средниот век. Она што било основна слабост на католичката црква: барање на принципите на верата во осетното, во крстоносните војни доживеа крах. На празниот Христов гроб се увидело дека вистинската вера се заснива не на осетното, а на живиот дух внатре човекот.

Се разбира, крстоносните војни не го имаат ова мистично значење, но, во секој случај претставуваат пресвртница во средновековието. Тие го прошириле духовниот и реалниот хоризонт на западниот свет, придонесле да се развие трговијата, занаетчиството, морепловството, европските народи да се запознаат со источната и античката култура и да ја пресадуваат кај нив. Она што после произлегло не може да се замисли без крстоносните војни.

Крајот на средновековието Хегел го сврзува со образувањето монархии. Монархијата како форма на владеење Хегел ја клава над сите други форми. Феудалното господство знаело само за господари и слуги. „Во монархијата, напротив, еден е господар и никој слуга, зашто слугинството со неа е скршено и во неа вреди правото и законот; од неа произлегува реалната слобода" (363). Ние знаеме оти монархиите од крајот на средниот век се феудални монархии, а и воопшто дека се тие наследство од феудализмот, та преценката на Хегела за нив е сосема погрешна и реакционерна, зашто брани една оджиveана форма. Но апсолутните монархии ликвидирајќи ја феудалната распокинатост и анархија одговарале на интересите на буржоазијата кога таа нагло почнала да се издига. Тие создале политички услови за наголемување економската сила на граѓанската класа, а со тоа покасно да ја земе конечно власта во свои раце во буржоаските револуции.

Значи, за Хегела средновековието не заслужува само да се осудува, иако дал за него така убиствена критика. Тој бил убеден дека средновековието било нужен, иако ужасен, суров и одвратен период во историјата. Тој вели: „Тврдоста на себичната душа што се засновува на својата единечност — тоа глуждесто дабово срце на германската душа ја скрши и ја уништи страшната стега на средниот век. Два железни камшика на таа стега беа црквата и кметството". И понатаму, една мисла што може да се најде кај Енгелс: „Човештвото не се ослободило од ропството колку напротив со помошта на ропството", (369). За ова веќе беше зборувано.

Ренесансата Хегел ја споредува со *утринската зора* која по долги бури предвесува убав ден. Тој ден е ден на општоста што светнува по долгата, со последици богата и страшна ноќ на средниот век, ден, кој себеси се означува со науката, уметноста и изнајдувачкиот нагон. т. е. со она најблагородно и највишо што го покажува човечкиот дух од христијанството ослободен и од црквата еманципиран како своја вечна и вистинска содржина" (372). Техничките изнајдоци како што се барутот и печатот Хегел високо ги цени и тој не жали за пропаста на витештвото што го причиниле тие. Еве што вели Хегел за изнајдувањето на барутот: „Тој му беше потребен на човештвото та наскоро и се појави. Тој беше едно од главните средства за ослободувањето од физичката сила и за израмнувањето на сталежите. Со губењето разликите во оружјето се изгуби разликата помеѓу слугите и господарите. Барутот ја скрши цврстината на дворовите и дворците, така што дворовите и дворците ја губат својата важност. Може, навистина, да се пожали што пропадна и што се намали вредноста на личната храброст (најхрабриот, најблагородниот може оддалеку, од скривница да го погоди некој никаквец); но барутот напротив создаде разумна, промислена храброст, направи од душевната срчаност главна работа. Само со помошта на ова средство можеше да настане вишата храброст, храброст без лична страст, зашто при употребата на пушката се пука во она општо, во апстрактниот непријател, а не во посебна личност. Ратникот мирно оди во пресрет на смртната опасност, бидејќи се жртвува за општото, а тоа е токму срчаноста на образованите народи, да не ја става таа, своја сила само во раката, туку главно во разумот, во водството, карактерот на водачот и, како кај старите, во цврстината и свеста на целината" (365). Не мораме да се сложиме во целост со овој исказ, но дека е многу остроумен и дека главно правилно го оценува значењето на откривањето на барутот — во тоа не може да има сомневање. Барутот го урнува рицарството како една од најтипичните појави на феудализмот. Централната власт добива со барутот моќно средство за воспоставување единство и покорување на самоволните феудални господари чии замоци немаат веќе толку цврсти ѕидишта за да и се противпостават на оваа страшна сила, и бидуваат наскоро разнесени како кули од карти. Како барутот, и печатот одиграл голема улога како средство за заемно поврзување на луѓето.

Новото време Хегел го започнува со реформацијата. Нему нашиов филозоф му придава огромна важност. Тоа е период на духот

„кој за себе знае оти е слободен, зашто го сака она вистинското, вечното, по себе и за себе општо" (373). Новото време го дели на три раздела: реформацијата, времето по неа, кога дошле до израз последиците на реформацијата, и времето од почетокот на 18 век од Хегела. Реформацијата Хегел ја смета за сонце што сé преобразува и кое доаѓа по утринската зора на ренесансата. Додека духовната суштина на католичката црква биле сврзани со чулното, предметното, реформацијата значи дефинитивна победа на духот над природата, негово ослободување од ропството на природата и негово утврдување во сета слава, чест и достоинство. Отсега католичката црква била надмината од духот „што дошол до тоа она осетното да го знае како осетно, она надворешното како надворешно, во она конечното да делува на конечен начин и баш во таа дејност како вреден, оправдан субјективитет да биде сам при себеси" (374). Така биле преминати слабостите на католичката црква: робувањето на авторитетот, верата во чуда итн.

Хегел го велича германскиот народ што бил иницијатор на реформацијата и го клава високо над другите народи. Додека останатиот свет — вели тој —, одел во Источна Индија, Америка — додека е тој надвор да собира богатство, да стекне светско господство чија земја би имала да се протега околу целата земјина топка и каде сонцето никогаш не би имало да зајде, дотогаш едноставниот калуѓер „*ова*" кое христијанството пред тоа го бараше во земскиот камен гроб, го наоѓа напротив во подлабокиот гроб на апсолутниот идеалитет на сето осетно и надворешно, во духот, па го покажува во срцето" (375). Во Лутеровата црква се ускладувале субјективното и објективното. Субјектот требало да стане нешто вистинско, напуштајќи ја својата партикуларна содржина и усвојувајќи ја супстанцијалната вистина, та на тој начин доаѓал во својата вистина до самиот себеси. Со тоа природното се преодолувало.

Во лутеранството се помирувале субјективното и објективното на идеален начин, во апстрактната страна на внатрешноста. Вториот момент ја покажувал надворешната страна на ова помирување, неговата световна страна — создавањето на државата и раздвојување на општото, процесот на станување свесен за општите закони на слободата. Во борбата што настанала за и против реформацијата — победило делото на Лутера, неговиот принцип, а со тоа и принципот на световните држави. Оваа борба, меѓутоа, довела до распаѓањето на Германија, та протенстантизмот немал големо значење се до појавата на Прусија и Фридрих Велики кого Хегел го велича како филозофски крал.

Лутер го поставил духовниот принцип, но не му дал објективна содржина. Во времето на просветноста духот се искачил до највисоките области на развитокот. Тогаш мислењето дошло до полн израз. Во мислењето субјективното и објективното се поклопуваат. „Тоа содржи помирување во својата чиста битност, зашто му приоѓа на она надворешното со барање да го има оној ист ум како субјектот". (394) — Тогаш, потцртува Хегел, се развиваат науките особено природните. „За луѓето тоа беше како бог сега да го создаде Сонцето, Месецот, растенијата и животните, како законите дури сега да бае одредени, кога во

овој ум го препознале својот ум" (исто). Хегел иронизира: тој поаѓал од објективното и одел кон субјективното, од апсолутната идеја кон субјективниот дух што ја спознава таа апсолутна идеја и спознавајќи ја тој ведно разбирал дека е тоа што е идеја, та тоа истото е и тој самиот.

На овој степен од развитокот умот, филозофијата во Франција доаѓаат во спротивност со постојното право. Слободата апстрактно разбрана и образложена Французите се прифаќаат практочно да ја реализираат. Зошто револуцијата избувнала во Франција, а не во Германија? Хегел одговара дека реформацијата во Германија го решила она што во Франција требало да го реши револуцијата. Реформацијата ја ускладила науката со верата така што просветата во Германија како протестантска земја била на страната на религијата". Во Германија — вели Хегел — во однос на световноста сé се подобри со реформацијата" (398). А во Франција положбата е многу лоша. Жалната состојба на работите можела да се промени само со сила. Хегел се одушевувал од француската револуција и со поетски восхит и трепет зборува за неа. Еве ја неговата оценка: „Откако е Сонцето на небото и откако планетите кружат околу него, не се видело човекот да се постави на глава, т. е. на мислата, и стварноста да ја гради спрема неа, Анаксагора прв рече, νοῦς управува во светот; но дури сега човекот дојде до познание оти мислата треба да управува со духовната стварност. Спрема тоа беше тоа прекрасен изгрев на Сонцето. Сите луѓе на мислата земаа учество во славењето на таа епоха. Возвишен занес владееше во она време, ентузијазам на духот проструи по светот, како дури сега да дојде до вистинско помирување на божественото со светот" (399—400).

Хегел не ја прославува само француската револуција. Тој сака да открие и во што се причините на нејзиниот неуспех. Револуцијата, според него, доведе до реализацијата на објективитетот на слободата. Таа ги оствари законите на умноста: правото на власништво, слободата на личноста и слободата на професијата. Така се ликвидира феудалната зависност. Хегел духовито забележува дека реалната слобода и овие нејзини моменти се темелат „врз мислата и самосвеста на човекот за неговото душевно битие" (400). Владата треба да ги реализира овие моменти на реалната слобода. Тука треба да дојде до израз субјективната страна на слободата, човекот да е свесен, да знае за себе, да е во слободата и да постапува сообразно со неа. Хегел смета оти идеалната форма на управа во која сите се слободни, т. е. се свесни за она општото и нужното во стварноста и се залагаат тоа да се оствари, не може да биде парламетарната демократија. Тука неколцина не можат да ја изразат општата волја изразена како волја на мнозинството. Место тоа тие ги газат луѓето што им изразиле доверба и на кои треба да им служат. Ваквата критика на демократијата ја засега буржоаската демократија. Под плаштот на демократијата буржоазијата ги угнетува потчинетите класи и ја маскира својата диктатура со изборноста на органите на власта и изборното право на сите граѓани. Хегел сака државата да стане таква заедница во која ќе се има идеална слобода, не слобода за еден, не за неколцина или не дури слобода за мнозинството луѓе, туку слобода за сите. И бидејќи таква слобода не можел да најде во

стварноста, ниту му давала можност таа да предвиди поредок во кој во индина ќе се оствари таа идеална слобода, тој ѝ дал данок и на својата класна положба, та решавајќи го прашањето „филозофски", т. е. исконструирајќи го од глава, тој сепак бил принуден да му најде реализација и ја нашол — во пруската сталешка и со ограничен устав монархија. Хегеловото учење во историјата доживеа жалосен крај. За Хегел моралното чувство „кое е внатрешно сакање на законите, не само обичај, туку и морално чувство сите закони и уредби воопшто да се она цврсто и да се највисока должност на индивидуумите ним да им ги потчинуваат своите одделни волји" (401), е највoжна работа. Затоа тој државните закони ги изедначува со религиозните. Во државните закони, учи тој, се овоплотува слободата на духот, а религијата е претставување на таа слобода, на законите на нужното развивање на идејата која во човекот доаѓа до самосвест.

Хегел изрично наведува оти со католичката религија не може да се воведе разумно државно устројство, зашто таа на него му е спротивна. Поради немање ваквата нужна гаранција дадена во религијата што е во склад со разумното устројство, француската револуција не успеала да се афирмира како разумна. Расудувањата на Хегела за власта на Конвентот се наполно неточни, иако се духовити. Тој дава пример за софистичко применување на дијалектиката. „Таа тиранија мораше да пропадне, — вели тој —, зашто сите стремежи, сите интереси, самата умност беа против таа страшна консеквентна слобода, која во својата концепција настапи како фанатичка" (402). Револуција немало без реформација. Интересно е да се одбележи дека Хегел смета оти за паѓањето на Наполеон требало да се бара причина во религиозното и националното настроение на народот.

Германските државници, а посебно пруската монархија, биле најсовршени форми на политичко уредување. Тука се реализирале слободата на сопственоста и личноста, а секој граѓанин имал право на државна служба, ако располагал со знаење, опит и морална волја. Чиновништвото таму било основа на владата, а монархот имал последен збор, но при цврстата организација на државата и законите незначително било она што му припаѓа на монархот. Моралното чувство се остварувало со протестантската црква што ја измирила религијата со правото.

Така Хегел ја завршува својата филозофија на историјата, давајќи ни за образец еден сосема жален државен систем, ограничен и деспотски суров, што се темелел на феудалните елементи кој е кај него и цел на целокупното историско движење. Хегел како да сака со ова да покаже до каква иронија води секој обид за ограничување на развитокот на историјата. Да ги открие законите на движењето на општеството, Хегел ниту можел, зашто немало објективни услови, ниту сакал, зашто бил претставител на неодлучната и плашлива германска граѓанска класа. Воопшто, илузорно е секаквото усилување идеалното потполно да се усклади со реалното, свеста со објективните закони на светот. Меѓу другото, за тоа ни сведочи и Хегеловиот систем.

## ЗАКЛУЧОК

Хегел има огромни заслуги за филозофијата и посебно за филозофијата на историјата, за изнаоѓањето движечките сили на општествениот развиток. Голем ум и енциклопедист на почетокот на 19 век, многу порано од афирмацијата на дијалектиката во природните науки со трите големи откритија: за клеточниот строеж на организмите, законот за одржувањето и претворањето на енергијата и Дарвиновата теорија и пред да се разгрнат решителните борби на пролетаријатот и буржоазијата што ја сочинуваше општествената претпоставка за триумфирањето на дијалектичкиот материјализам во сите области на научната мисла, откри генијално дека во света владее дијалектичката. Во ниеден систем кајшто се применувал овој израз „дијалектика тој не доби такво значење како кај Хегел", вели К. Фишер (Цит. по Плеханов, Основна питања марксизма, Култура — Београд, 1954 г., стр. 125). Маркс во Поговорот кон второто издание на „Капитал" отворено изјавува дека се гордее што е ученик на Хегела. Тој на едно место вели: „Хегеловата дијалектика е основен облик на секоја дијалектика, но дури *која* ќе се симне од неа нејзината мистична форма, а по тоа токму се разликува мојот метод" (К. Маркс, Писма Кугелману, Култура — Београд, 1951 г., стр. 59—60). Токму огромната историска смисла на Хегела е она што ги восхитувало Маркс и Енгелс. Последниов пишува: „Иако формата беше крајно апстрактна и идеалистичка, сепак развитокот на неговите мисли сеуште одеше паралелно со текот на светската историја, а оваа всушност мораше да служи само како потврда со првиот. Ако поради тоа стварните односи без превртени и поставени на глава, сепак стварната содржина се пробиваше насекаде во филозофијата, дотолку повеќе дека Хегел се одликуваше од своите ученици со тоа, што не се бавеше како тие со своето незнаење, туку беше еден од најобразованите луѓе на сите времиња. Тој прв се обиде да го покаже развитокот и внатрешната поврзаност на историјата, и макар колку чудно ни се чинеле многу работи во неговата филозофија на историјата, сепак грандиозноста на неговите основни погледи дури и денес е достојна за очудување, особено ако ги споредиме со него неговите претходници или оние кои по него се осмелуваа да се впуштат во општи размислувања за историјата. Во „Феноменологијата", во „Естетиката" во „Историјата на филозофијата" — насекаде како црвена нишка се провлекуваше она грандиозно разбирање на историјата и секаде материјалот се разгледува историски, во определена, иако превртена, апстрактна врска со историјата (Енгелс, За „Кон критиката на политичката економија", во Избрани дела, т. I, стр. 347). Сиот природен, општествен и духовен свет Хегел го разбрал како процес и направил обид да го прикаже во неговата поврзаност. Расудувањата на француските мислители и сите субјективисти, како што би рекол Ленин, во разбирањето на историјата како будалесто, бесмислено настанување Хегел ги разбил во прав. Историјата Хегел ја разбира како процес на развитокот на самото човештво. Сега, како што вели Енгелс, задачата беше мислењето да го проследи овој процес по сите беспаќа и да ја докаже неговата внатрешна законитост низ сите

привидни случајности. (Енгелс, Развитак социјализма од утопије до науке, Култура — Београд, 1950 г., стр. 53).

Хегел е против тоа дека „мислењата" на луѓето управуваат со историјата. Умот управува во историјата, но како „умот" (νοῦς на Анаксагора) што ја движи сончевата система. (Плеханов, Прилози итн., стр. 275). Отаде неговото исмејување на оние што се поплакуваат дека историјата не била царство на среќата. Напротив, Хегел тврди дека деновите на среќа во историјата се празни листови, дека нема во нив противречности што баш ја движат историјата напред. Таму кајшто другите се ужасуваат, на пр. од Макијавели, тој открива гениј и говори за него со восхит, со кое се слага и Маркс. Науката на моралот Хегел дефинитивно ја исфрлил од историјата.

Ги одбележивме генијалните мисли на Хегела за страстите на луѓето и она историско што се крие зад нив, за хероите како „водачи на душите" на масите, за односот на нужното и случајното. За оценката на улогата на географската средина на историјата од страна на Хегела Плеханов вели дека е остроумна и достатна да го прослави и еден специјалист (Плеханов, Прилози историји материјализма, стр. 123). Можеме да речеме дека Хегел поправилно ја оценил геогрaфската средина отколку самиот Плеханов. На пример кога овој вели оти општествениот поредок „е одреден во крајна линија, со својствата на географската средина" (Плеханов, Прилог питању итн., стр. 227).

Особено се интересни и до историскиот материјализам блиски примедбите на Хегела за важноста на индустријата и културата воопшто како средство за надвладување зависноста и ограниченоста на луѓето од природата. Изумите според Хегела му прават најголема чест на човечкиот дух. Оценката на средниот век, на ренесансата и француската револуција, откривањето на причините на последната му прават навистина чест на големиот мислител. Тој секаде се интересира за новото и не советува на него да се ориентираме па макар колку слабо било тоа.

Овие и ред други места го уврстуваат Хегела во редот на најголемите и плодотворни мислители во областа на филозофијата на историјата и тие влегле како позитивен вклад во ризницата на историскиот материјализам.

Хегел, како што одбележува Енгелс, не ја решил задачата да го проследи текот на историскиот процес во неговата внатрешна обусловеност, подобро, да ги открие законите на општественото движење. Енгелс наведува за тоа три причини. Прво. Тој бил ограничен од опсегот на своето знаење. Второ. Тој бил ограничен од рамките што му ги поставило неговото време. Трето и најважно — тој бил идеалист. Затоа, кај него сé е поставено на глава и поврзаноста на светот е потполно превртена. Енгелс вели: „И макар колку точно и генијално Хегел да ги разбрал некои поединечни врски помеѓу појавите, сепак, поради наведените причини, многу нешта мораат и во деталите да испаднат скрпени, извештачени, исконструирани, со еден збор — наопаку. Хегеловиот систем беше едно колосално недонесче — но и последно во својот вид." (Енгелс, Развиток на социјализмот итн., стр. 54). И Енгелс ја одбележува онаа „неизлечива противречност" на овој систем: историс-

киот поглед дека историјата е незапирлив процес и дека не може да се заврши со наоѓањето на таканаречената апсолутна вистина, а од друга страна, претензијата дека во својот систем го нашол тоа што го негирал — апсолутната вистина која е крај и на историјата и на познанието.

Макар колку да се трудел Хегел во „духот на времето" да најде последна причина за неговите политички, религиозни, естетски разбирања, како и на неговиот морален и интелектуален развиток — тој со ништо не кажал, како што вели Плеханов, во што се неговите вистински причини, туку паднал во истиот оној порочен круг како француските материјалисти: со идеите да се објаснува општествениот поредок и обратно. (Плеханов, Уметност и книжевност, т. I, стр. 70).

Човештвото, масите и хероите дури, Хегел ни ги претставил како пасивен материјал низ кој се манифестира честа, славата и величината на духот, и кои ги мени по своја волја како змијата својата кожа. Навистина неговата историја се извршува во надоблачни височини и е историја на идеи, а луѓето се само орудија со кои идејата се користи за својот развиток, како што вели Маркс во писмото до Аненков од 28 декември 1846 г. (Маркс и Енгелс, Избрани писма (на руски), ОГИЗ, Москва, стр. 24—25).

Хегел на религијата и дава прекумерно значење. Неговата филозофија на историјата е теолошка и телеолошка и во некоја рака е теодицеја во онаа смисла во која се рече. Особено голема грешка направил Хегел во глорифицирањето на државата, апсолутизирајќи ја и претворајќи ја во божественa идеја, онака како што постоела таа на земјата. Ограничениот негов идеал на држава — пруската сталешка монархија, во која јункерите, земјопоседниците и бирократијата имаат прворазредна улога го прикажуваат Хегела толку беден и немоќен, што човек се чуди на неговиот ограничен видик по оние височини до кои се беше качил неговиот ум и е во положбата на албатросот на Болдер кога се спушта на палубата.

Оддавајќи му го заслуженото признание на Хегела, ние ги одбележуваме и неговите заблуди. Но позитивното јадро на неговата филозофија одамна влегло во ризницата на дијалектичкиот материјализам, како и на историскиот материјализам. За разбирањето на Марксовите идеи, за усвојувањето на неговиот револуционерен метод е неопходно изучувањето на Хегеловата филозофија, па и на филозофијата на историјата, макар колку да изостанува таа зад другите генијални творби на големиот германски филозоф.

## PHILOSOPHIE DE L'HISTOIRE DE HEGEL

L'étude „Philosophie de l'histoire de Hegel" est composée de dix chapitre. Dans le premier, qui a pour titre „Qu'est-ce que la philosophie de l'histoire", l'auteur a exposé la conception hégélienne de la philosophie de l'histoire en tant que science s'occupant de l'exposition réfléchie et rationelle de l'histoire, et non comme narration des événements qui se sont pro-

duits par hasard. On y souligne également que Hégel considérait la raison comme une loi qui gouverne le mouvement des corps dans la nature et les événements sociaux.

Dans le chapitre „Qu'est-ce que l'histoire universelle", l'auteur détermine la phase de la philosophie de l'histoire dans le système hégélien. L'histoire universelle doit réaliser ce qui est la qualité la plus caractéristique de l'esprit — la liberté, tandis que l'histoire universelle elle-même n'est que l'évolution vers ce but qui est en réalité du domaine de la conscience. Etant donné que la liberté, selon Hegel, peut être réalisée dans l'Etat, l'histoire universelle signifie le progrès dans le perfectionnement de l'Etat qui n'est parfait qui s'il assure un degré superieur de liberté.

Dans le chapitre „Les moyens de l'évolution historique", l'auteur insiste sur l'idée generale de Hegel selon laquelle l'histoire se déroule indépendamment de l'intérêt des aspirations et des tendances des hommes, quoiqu' il soient „la force motrice prinsipale". Car travaillant à la satisfaction de leurs besoins, de leurs passions et e leurs intérêts, les hommes arrivent à un résultat auquel il ne songeaient même pas, et il s'ensuit de là que les hommes sont en réalité les moyens de l'histoire. Engels a repris cette idée de Hegel pour nous expliquer d'une façon matérialiste que les forces motrices de l' histoire résident dans le développement des forces productrices matérielles et des rapports producteurs, et non pas comme le pensait Hegel dans l'esprit humain. Dans le chapitre: „Le rôle des héros et des masses dans l'histoire", l'auteur expose que Hegel était dérouté par son système, à la suite de quoi il considérait et les masses et les héros comme un simple moyen pour réaliser les buts de l'esprit. Mais, malgré toutes les mystifications, on peut saisir les idées géniales d'Hégel qui jaillit à travers les mystifications du système. Les héros ne sont pas de simples moyens de l'histoire, mais ils ne peuvent pas franchir les cadres dans lesquels ils se meuvent et opèrent. Dans les luttes concrètes ce sont les qualités subjectives des hommes qui décident lequel d'entr'eux comprendra le mieux les problèmes qui se posent et, en dernière analyse, l'attitude positive ou négative des masses à leur égard.

Dans le chapitre „Le contingent et le nécessaire dans l'histoire", on met en relief la conception hégélienne de l'histoire opposée à plusieurs doctrines du passé et du présent, selon lesquelles l'histoire serait une succession chaotique et absurde, vide de tout sens, d'événements où le hasard a un rôle décisif. Hégel est allé droit au coeur du problème, bien que son idée soit imprécise, vague et détournée. Ce qui est, à première vue, contingent et peu fondé exprime d'une façon indirecte ce qui est nécessaire. Tout ce qui est contingent, tout ce qui ne ressort pas de la nécessité n'est pour Hegel qu' une „existence pourrie". Il faut s'habituer de dégager l'idée rationelle de Hegel de son écorce idéaliste, et non pas de le rejeter en bloc. L'idée d'Hegel a eu un rôle considérable de stimulant pour la solution valable des problèmes fondamentaux de la philosophie de l'histoire, parmi lesquelles le problème de rapports entre le contingent et le nécessaire tient la place principale.

Dans le chapitre „Conception de l'Etat", l'auteur compare les conceptions de Rousseau et d'Hegel de l'évolution historique. Hegel idéolisad l'Etat lorsqu'il le définissait comme réalisation de la liberté. Hegel considérait la vie humaine dans les formations sociales primitives comme étant

sauvage et déchaînée, où triompaient l'inéquité, la force et les instincts effrénés. Rousseau, par contre, estimait que l'état ptimitif des hommes était cet état idéal de liberté et de l'égalité et que c'était le progrès matériel qui conduisait à la dégradation de la morale. L'auteur insiste sur l'importance de la théorie de Rousseau et souligne qu' Engels rendait dans ses travaux justice à Rousseau. Par la glorification de l'Etat, Hegel a contribué aux forces de réaction dans leur lutte contre le progrès, mais il a conçu l'Etat avec beaucoup plus de réalisme que Rousseau. La société humaine devait sortir de son état primitif par des moyens primitifs de la division en classes, de l'oppression et de la violence, dont l'organe était l'Etat.

Dans le chapitre „Comment évolue l'esprit", l'auteur expose la doctrine de Hegel sur l'évolution de l'esprit qui, englouti comme il était dans la nature, devait se frayer un passage vers les étapes d'une plus grannde conscience de lui-même et de sa liberté. Dans le chapitre „le facteur géographique et l'histoire", l'auteur explique le rôle des conditions naturelles en tant que facteur extérieur dans l'évolution sociale. Il met en évidence plusieurs idées importantes d'Hegel sur le rôle du climat, de la configuration du sol, de l'espace, tandis qu'il critique la théorie de l'évolution historique syclique basée sur les éléments biologiques. Dans le chapitre „Hegel et L'évolution concrète de l'histoire unverselle", l'auteur expose en détail l'évolution de l'histoire universelle dans la philosophie hégélienne de l'histoire, tout en s'appliquent de montrer les defauts et aussi les qualités des idées qui ont contribué au travail théorique pour la comprehension de l'évolution sociale. Dans la conclusion, L'auteur souligne l'idée d'Hegel qui insiste à aborder historiquement tous les phénomènes de l'histoire et l'importence de sa philosophie de l'histoire pour l'élaboration du matérialisme historique.

*Васо Томановић*

# О ЗНАЧЕЊИМА ИМПЕРАТИВА

Императивом се директно утиче на вољу онога којему се он упућује. У томе му је близак вокатив, јер се њиме утиче на другога да саслуша оно што се намерава да му се саопшти. Обадва облика имају узвични карактер, а постоје и прави узвици који понекад с њима долазе или их замењују (имперт. *ge*, *gela, но* и др.; вок *е, хеј, о*). Вокативни узвик у вези са ситуацијом, мимиком и гестикулацијом може поред значења позива имати и добијати и друга значења, али и када се употреби у свом најчистијем значењу, у значењу позива, он увек има и императивну нијансу, јер се њиме тежи да се призуче нечија пажња и да га се приволи да саслуша оно што се намерава да му се каже.

Императивно значење имају и узвици којима се натеравају животиње да изврше неку радњу (нпр. волови да вуку плуг, коњи да вуку кола, итд.). Овакво значење имају и узвици којима се оне вабе. У њима се налази и вокативна нијанса, па се често праве од вокатива њиховог општег имена, нпр. *йи̏ йи̏ йи̏* („interj. glas, kojim se zovu pilići i kokoši. Po svoj prilici pokraćeno od imenice pile ili pilići" Rj. Jugosl. akad.; даље RJA; да је тако види се из тога што се каже и: *йи̏ли йи̏ли йи̏ли!*..); тако се вабе и патке узвиком: *йа̏йе йа̏йе йа̏йе!* У узвицима којима се ваби јарац: „*Ја̏с јасо, јас јасо!*" (о. с.) налазе се једно иза другог и вокатив (јацо) и узвик ваблења који је од њега направљен. Да се на овај начин могу правити и узвици којима се терају животиње показује узвик *г̑ус* („gus, glas kojim se tjeraju guske" *о. с.*; ваблење благим гласом, а терање оштрим, грубим.)

Узвици делују својим музичким средствима: бојом, тоном, динамиком и ритмом. Музички израз делује директно на осећања, и зато се императивни узвик својим напрегнутим музичким изразом воље прима и несвесно претвара у унутарњи нагон за вршење покрета који тај узвик сугерира. Зато се узвични експресивни акценат тако чврсто везује за императив и вокатив.

Императивну нијансу у свом значењу има и питање, јер се њиме утиче на вољу онога којему се поставља да на питање да одговор. У том циљу својом упитном интонацијом упитни узвици *э, á*, а тако и упитне речи *шшо̍*, *ко̍*, итд., као и упитне реченице (ГЗФФ Скп. књ. XII) утичу директно музички на лице од којега се тражи одговор.

Императивни узвик упућује се неком одређеном лицу или некој одређеној скупини људи, али он сам као узвик нема никаквих наста-

вака којима би се одредило лице или скупина којој се упућује. Пошто се он директно упућује, нису му ни неопходно потребна гласовна средства у његовом саставу за одређивање онога коме се упућује. То се, у колико је потребно одређује посебним узвиком, вокативним, о чему је било већ говора. Пошто таквом узвику граматички одговара вокатив, који се увек може заменити заменицом 2. лица једн. или мн. (*ти* или *ви*, речи које и саме могу имати вокативно значење: „Ej, ти!, или само: Ти!), то значи да се прави императив упућује увек 2. лицу. Зато у почетку није било особите потребе за личним наставцима, па нису ни постојали, али су се доцније према другим глаголским облицима добили у праиндоевропској епохи (упор. K. Brugmann, Vgl. Gr. 625). Међутим и доцније ти су се наставци који нису означавали друго лице губили, изједначавали се са другим лицем или добијали перифрастични облик.

Императив 2. л. сингулара конкретнији је него импер. 2. л. плурала, јер у првом онај који заповеда има у виду једно лице којему упућује заповест и које може позвати и по имену, ако му је оно познато. Код импер. за 2. л. плурала има се у виду радња коју врши велики број субјеката, па је, тако гледана или замишљена са лицима која ју врше, много апстрактнија него она коју врши само једно лице. Лица којима се упућује заповест не могу се, ако их је више, сва одједанпут ни видети, а камоли позвати по имену. Због његове конкретности 2. л. употребљава се понекад и кад се заповест упућује скупу од више људи, као нпр. у војној команди.

3. л. сг. (и пл.) није директно. Кад говорно лице упути заповест у 3. л. сг. или пл., нпр.: „Нека дође овамо Петар", у том случају се не упућује заповест директно Петру. То може бити због тога што говорно лице не види Петра, или што мисли да ће га боље чути они који су му ближе, или због каквог другог сличног узрока. Још је очевиднија индиректност кад се преко неког другог издаје наређење некоме лицу које није присутно. Због тога је разумљиво што је облик за треће лице често аналитичан. У српскохрватском језику прави се помоћу речи *нека* са 3. л. презента. Ова реч добијена је, како је познато, од императивна nehaj (пусти). Оваква комбинација затамњеног императива, који се данас осећа као императивни узвик, и глагола у презенту погодна је за исказивање заповести: пошто се заповест издаје директно посредном лицу (њему се заповеда да је пренесе), потребно је да се она изрази у другом лицу, и зато се то исказивало глаголом у 2. лицу (nehaj; у руском пусть), доцније претвореним у императивни узвик који се као узвик опет односи на 2. лице; пошто се ова заповест ипак упућује неприсутном лицу, потребно је да се то искаже 3. лицем и то се исказује 3. л. презента, које у исто доба исказује и време у које се издаје заповест.

Императивом за 1. л. пл. исказује се заповест коју некој скупини људи издаје лице које припада тој скупини, подразумевајући да се та заповест и на њега односи. У колико оно замишља да се заповест и на њега односи, говори у 1 л. мн., а у колико као лице које из-

даје заповест издваја себе од осталих или их посматра као оне на које се заповест односи, говори у другом лицу. Из мешања ове две претставе настали су облици *ајдемо-ше*, у рус. *пойдём-ше* и др.

И негативни императив (прохибитив) је на првом месту директан, али ту нема заповедања за вршење радње, па нема потребе за експресивним исказивањем напора при раду, који се исказује императивом. Ту је природно да императивна буде само реч којом се исказује забрана. Зато се у таквом императиву у појединим језицима налази негативна честица *не*! и у инфинитиву радња која се забрањује, нпр. тал. Non gridare (понекад и у сх., нпр. у строгом обраћању детету: Не то тицат! Бока Кот.), или се забрана исказује неким посебним глаголом, у сх. *немој викаши*, *немој ме дираши* (немој < немоз), лат. noli me tangere! Ипак постоје и мање природни императиви: сх. *не товори*, итд.

*

Због свог модалног значења императив је био погодан и за прављење хипотетичних и концесивних реченица. Оваква су се значења могла развити из паратаксе: ако оно што се казује у једној реченици служи као услов за остварење онога што се казује другом реценицом, онда те две реченице стојећи у условном односу, пошто је остварење једне условљено остварењем друге, претстављају условну реченицу, па иако нису везане условним везником: Буди, неве, собом добра, биће теби сваког добра; искуби комару ногу, сва су му цријева на двору; Прст му само пружи, ухватиће те за цијелу шаку (I. Broz. Rad. 76,32); у Маретићевој Gram. i stil.§ 591: „Пусти (т. ј. ако пустиш) коку на полицу, она ће на столицу"; у руском: Дурака хоть наверху постав, хоть внизу — все равно" (Виноградов, Р. яз. 599). Ово су најпростији случајеви где су се овакве конструкције могле добити у обичном говору при давању савета. У оваквим случајевима условност је толико очевидна, да се обадве реченице могу исказати императивом, па се ипак види која је условна: (Broz 32); „Пођи за стара, пођи за цара пођи за млада, пођи за врага"; Старо крпи, конца трати; старо љуби, данке губи (у Боки).

Императивна форма 2. л. са значењем лично неодређеним, у колико се употребљава, налази се највише у народним пословицама, јер се у њима исказују мисли које се не упућују неком одређеним лицу, него свакоме. Императив је погодан за прављење хипотетичких реченица, јер претставља радњу за чијим се остварењем тежи, чијем се остварењу приступа и чије се остварење очекује као сигурно, али која ипак није нијош остварена. Тако и у хипотетичној реченици: није нијош остварена радња, али ако се оствари предуслов, она ће се сигурно остварити (упор. Потебня, Виноградов, Р. яз. 599; пошто и питање означује радњу за коју се не зна да ли ће се остварити, и упитне реченице се употребљавају за исказивање условности: „мислиш ли ме мртва пожалити, пожали ме док сам у животу", итд. (Маретић, 505 f).

Конструкција у којој се императ. форма 2. л. односи на 1 л. врло је ретка: Умри ја, умри вас свијет (Посл. Даничић). Обичније су конструкције за прво лице са *нека*, нпр.: нека ја у нечему најмање погријешим, сви ће на мене скочити. Још су обичније са 3 л.: Нека сутра пане киша, све ће се претворити у блато. У руском: „Ну ударь теперь мороз — озими все пропадут“ Виноградов, Р. яз. 599.; у 1. лицу у руском је такође обично: „Подай я вам милостыню... и вы отомстите мне за нее по том еще пуще“ (ib.). У оваквим случајевима се у неким крајевима место императива употребљава у сх. јез. инфинитив: „Ти *се разбољети*, ко ће ти помоћи?“ и др. (В. Бабић, употреба историског инфинитива у говорном језику“ Јужносл. фил. XIX 222); у Боки и Дубр.: Нека се ти разболиш, ко ће ти помоћи?

За прављење концесивних реченица императив је погодан већ и због тога што се њиме исказује и допуштање (и допуштањем се утиче на вољу другога). И овакве су се реченице добиле из паратаксе: да ли је хипотетична или концесивна, то се види из односа садржине једне реченице према садржини друге. Ако је у оваквим реченицама оно што се исказује главном реченицом супротно остварењу онога што се исказује споредном, онда је то допусна реченица. Допусност је у томе што се мисао споредне реченице исказује у облику допуштања: „Пери се как' хоћеш, заман језик трудиш“ (И. Броз Rad. 76,33); „Нек је Турак сто хиљада војске, нас у граду двадесет стотина... разбићемо Турке. Нар. пјес.“ (Маретић, Грам. § 506 f); „крсти вука, а вук у гору (т. ј. допуштено ти је, слободно ти је крстити га“ о. с. 591 а.); „пиј шербета из чаше свечеве ал' сјекиру чекај међу уши“ Његош, Г. в. У руском се налазе такође овакве допусне реченице: „Да отсюда, хоть три года скачи, ни до какого государства не доедеш“ Виногр. 599. Осим тога и иреалне реченице које се у српскохрватском не праве помоћу императива: „Не будь... катаний на лодках... а будь моя жена одета в нескладный капот и сиди она дома... я бы не влюбился“ ib.

У посебну врсту реченица исказаних императивом спадају и антифразе са ироничним значењем, где се једно говори а супротно мисли. Тако се у овим случајевима немогућност извршења нечега исказује заповедањем да се оно изврши: Ајде ти сад то протумачи!; „Па де сад му пара нађи“ (Циганин хвали свога коња, Змај Јов. Јавановић); савет да се нешто не ради заповедањем да се то уради: Па сад ти вјеруј што људи кажу (М. Водопић, Броз 64). За овакве случајеве и посебна реч у императиву: *ипођ* (и пођи): „Леле бједни, ах Радоња, ипођ се удоми, тер подложи снагу и младос охолој моми“ Владислав Менчетић, Радоња. Овакве реченице понекад добијају значење укора и претње: Дери ти робу, дери! (каже мајка детету). Ово спада у општи начин ироничног говора, па се налази и у другим језицима.

Друго лице сг. императива у служби историског императива употребљава се у српскохрватском језику и у имперфективном и у перфективном виду. Ова се форма увек разликује од форме аориста трећег лица, јер се оне и у случајевима кад је њихов гласовни састав исти

Ваквото минување на групата *иa* > *ịa* > *ja*, меѓутоа, во галичкиот говор е доследно спроведено главно при гореприведените примери, додека во другите случаи обично изостанува (сп. „*ажамиа, ириател*"; или „*Италија; атерџија; гладија; бледнотија, гнилотија, крехкотија; Димитрија*" итн. Регистар.). Сепак, примери од видот „*иоиаѓа*" (< *иоиаgịa*), кој се среќава во Регистарот, но кој не означува работница, јасно зборуваат дека прупата *иа* тука навистина можела да мине во *ja*. Тоа што во овој говор таа доследно минала во *ja* токму при наставката *-арија* е разбирливо, бидејќи вокалот по согласката *р* обично се изговара со послаб интензитет. Така, во нашиов случај *и* по *р* се изговарало неинтензивно и поради тоа минало во *ị*, односно *-арија* > *-арја*.

Покрај Белиќ, на примерите на *-арја* се задржува и проф. Бошковиќ во својата дисертација[10]). При објаснувањето на потеклото на оваа наставка тој тргнува од фактот дека се забележува ширење, односно додавање на *-ьjі* на други наставки, и тоа како во старословенскиот јазик („*ловьчии, сокачии*" итн.) така и во другите словенски јазици („рус. *ловчий, гончий*; пол. *krajczy, łowczy*, чеш. *krejči lovči*" итн. (стр. 145). Освен тоа истакнува дека не е јасно зошто дошло до пренесувањето на *-ьjи* на другите наставки со исто значење, но дека е сигурно оти ваквата нејзина употреба претставува наполн паралелизам на она што се забележува при наставката *-а* со значењето nomen agentis. Тргнувајќи од оваа особеност на *-ьjи*, проф. Бошковиќ галичката наставка *-арја* ја изведува од *-ar+ji*. За да го докаже ова, тој го зема односот „*mĕsaȓ* = *mĕsaȓ-ьji* = *mĕsaȓ-a*" (стр. 146), за кое му даваат право стсл. примери од видот „*ловьць=ловьчии, сокачь=сокачии*", како и схрв. „*gataȓь = gataȓa*". Во односот „*mĕsaȓ-ьji=mĕsaȓ-a=mĕsaȓь*" според него настанале две промени: прво, добиен е обликот *mĕsaȓ-ьja*[11]), и второ, дошло до изделување на *-арја* во одделна наставка со значењето женско занимање, кое во овој говор сé уште го има.

Проф. Бошковиќ притоа напомнува дека не е случајно што именките на *-арја* во галичкиот говор стојат без masculinum и дека истава црта им е својствена и на именките на *-ља* во српскохрватскиот и словенечкиот јазик, поради што додава: „Нису ова два наставка добивена из односа према имсницама мушког рода; већ су направљени као специјални наставци за грађење именица које значе женска занимања. И, по моме мишљењу, грађење и једнога и другога, и наставка *-aȓja* и наставка *-іьja*, било је више ствар цивилизације него резултат језичког импулса" (стр. 146).

При сé што одделни поставки од оваа теза на проф. Бошковиќ можат да се земат како точни или доста веројатни, во целост таа не би можела да се прими. Нејзиниот главен недостаток, слично на првата, е во тоа што галичките примери на *-арја* се земени изолирано од останатите македонски говори. Како што беше истакнато (стр. 244),

---

[10]) Развитак суфикса у јужнословенској језичкој заједници, стр. 145—146.

[11]) Проф. Бошковиќ тука додава: „да ли контаминацијом облика *mĕsaȓьji* и *mĕsaȓa* или ширењем наставка *а* и на именице на *ьjи*, то је немогуће одредити" (стр. 146).

далеку поверојатно е во случајов дека *-арја* претставува варијанта на наставката *-арија*, која им е позната, повеќе или помалку, и на останатите македонски говори. Од друга страна, самата наставка *-арија* (од која може да се изведе и *-арја*) по сé изгледа не е стара. Право за вакво мислење ни даваат како старословенскиот јазик така и другите словенски јазици, на кои примерите од овој вид изгледа воопшто не им се познати. Тука само по себе се наметнува прашањето како воопшто дошло до настанувањето на наставката *-арија* со ова значење, односно под кои околности се изделила во одделна наставка и сл. Проблематично во случајов е пред сé тоа како дошло до изделувањето на функцијата о б е л е ж у в а њ е  м о ц и ј а при *-арија*, односно *-ија*. Во останатите словенски јазици *-ија* со оваа функција воопшто не е застапена, што ни дава право да претпоставиме некое странско влијание. Такво влијание може да се согледа по сé изгледа во грчката наставка -ια, на која оваа функција ѝ е позната како во старогрчкиот така и во новогрчкиот литературен јазик. Со вакква функција таа е застапена, на пример, при следниве именки:

стгр. λέαινα[12]) „лавица“: λέων „лав“, δράκαινα „змија“: δράκων „змеј“; λάκαινα „Лаконка“: λάκων „Лаконец“, κάειρα (<καϝερια) „Карица“: κάρ „Карец“; или: βασίλεια „кралица“: βασιλεύς, ἱέρεια „жена на јереј“: ἱερεύς, παπαδιὰ „попадија“: παπὰς „поп“, и др., или: нар. κεντήστρα „везарија“ (<*κεντηστρια), нар. κουνήστρα (<ιστρα) „онаа што ниша, дијал. нишарја“ (<*κουνίστρια), лит. ζυμώτρια, нар. ζυμώτρα „1. месарија, месачка; 2. жена што за награда меси леб и во туѓи куќи“, лит. χορεύτρια, нар. χορεύτρα „играрија“, лит. ὑδροφόρα, нар. νεροκουβαλήτρα „водарија“, ράπτρια „шивачка“, нар. ράφτρα[13]), итн.

Аналогно на вакви примери (сп. *попадија)*, *-иа* или *-ија* со функција обележување моција, како и женско занимање (-στρια), минала и на именки со македонска основа, т. е. оние на *-ар*, при кои по пат на апсорпција се сфатила како *-арија*. Тоа што последнава нешто поголема распространетост и продуктивност придобила главно во некои народни говори може да се земе како секундарно. Поголемата распространетост на именките од овој вид токму во галичкиот говор, на пример, може да се објасни со тоа што грчкото влијание во даден период тука било посилно и сл. Познато е имено дека името *галичани* е добиено по реката Галико во Егејска Македонија, од каде што се дојдени. Од друга страна, тие долго време слегувале со овците во Солунското Поле и во допир со грчкото население можеле, меѓу другото, да ја примат и оваа наставка, која отпосле при нив станала продуктивна. Што се однесува до споменатите источни говори, во кои таа е исто така застапена, знаеме дека грчкото влијание, на пример, во Струмица било доста силно, така што можело да се одрази и на подалечните говори.

---

[12]) Групата ινα добиена е по пат на метатеза од νια.

[13])Δ. Δημητράκου, Μέγα Λεξικόν τῆς Ἑλλ. γλ. s. v v.

# СУЩЕСТВИТЕЛЬНЫЕ С СУФФИКСОМ *-АРИЯ* В ЮЖНОСЛАВЯНСКИХ ЯЗЫКАХ


*Резюме*

В качестве суффикса большей или меньшей продуктивности, *-ария* выступает главным образом в южнославянских языках. Фонетически и, в известной степени функционально, он напоминает итал. *-eria*, что дает основание, например, Стаховскому приписать этому суффиксу итальянское происхождение. К этому выводу он пришёл, исходя из материалов сербохорватского языка. Однако приведенные им примеры, во-первых, встречаются в небольшом количестве, а во-вторых, за исключением одного из них /*štamparija*/, представляют редкие диалектизмы, которые не могли сыграть значительную роль в утверждении и распространении суффикса *-ария*. С ним трудно согласиться и по той причине, что в македонском и болгарском языках, которым этот суффикс также известен, приведенные им примеры вообще не встречаются.

Мнение Стаховского об итальянском происхождении *-ария* следует отвергнуть, кроме того, и из-за особенности второго компонента *-ария* — суффикса *-ия*, который в македонском и болгарском языках присоединяется не только к существительным на *-ар* (рус. *-арь*), но и к другим, с суффиксами *-ота* и *-штво*, так что в контаминации с ними образованы *-отия* и *-штия*, например:

*-отия* (< *-ота* и *-ия*): мак. *мачнотија*, болг. *мъчнотия*;

*-штия* (< *-штво* и *-ия*): мак. *сиромаштија*, болг. *сиромащия*.

Против итальянского происхождения суффикса *-ария* в некоторой степени говорит и хронология закрепления этого типа существительных, которые в средневековых памятниках редко, или вообще не встречаются.

Итак, изо всего сказанного можно заключить, что суффикс *-ария* нельзя считать заимствованным из итальянского языка. Он, по-видимому, возник на южнославянской почве в примерах типа *ірнчар* + *-ија* > *ірнчарија*; мак. *ïотвар* + *-ија* > *ïотварија* и т. д., а впоследствии в качестве самостоятельного суффикса появляется и в примерах, как: *дрвенарија*; *манїупарија*; *ситнарија*; *беларија*, *месарија* и т. д.

В современных южнославянских языках с суффиксом *-ария* образуются существительные:

а) от основ существительных — во всех южнославянских языках,

б) от основ прилагательных — преимущественно в сербохорватском и словенском языках, и

в) от глагольных основ, причем тип *месарија* присущ главным образом македонскому языку.

а) У существительных, образованных от о с н о в с у щ е с т в и т е л ь н ы х, основным является к о л л е к т и в н о е значение, относящееся в первую очередь к и з д е л и я м данного ремесла и обыкновенно переходящее и на самое р е м е с л о, например: *ірнчарија* 1. гончарные изделия; 2. гончарное ремесло, гончарство. Это значение присуще более или менее всем южнославянским языкам и проистекает из

основного значения суффикса *-ия* (второго компонента *-ария*), что также наблюдаем у производных *-штия* и *-урия*, например: *сиромаштија* '1. бедняки; 2. бедность'; *ситнурија* 'мелочь', и т. д., и поэтому нет никакой нужды исходить из итал. *-eria*. Помимо примеров типа *ѓрнчарија*, коллективное значение сохраняется в примерах, как: схорв. *čifutarija*, *manguparija*, *madžarija*, *slatkarija* и т. д. С другой стороны, основное значение бледнеет и получает абстрактный или конкретный оттенок в примерах типа: схорв. *babarija*, *svinjarija*; слов. *bedarija*, *oslarīja* и др.; или: схорв. *gadarija*, *igrarija*, *petljarija*; слов. *babarija*, *risarija* и т. д.

б) Существительные, образованные от основ прилагательных встречаются в ограничченом числе примеров. За исключением *mlađarija* и *sitnarija*, коллективное значение в остальных примерах теряется, так что они обычно представляют так называемые nomina essendi.

в) Существительные, образованные от глагольных основ, в македонском языке обозначают лицо, упражняющее т. н. женское занятие. Выделение этого значения у суффикса *-ария* обусловлено суффиксом *-ар*, основным значением которого является лицо, упражняющее данное ремесло, и *-ия*, имеющий функцию обозначения моции. Таким образом, суффикс *-ия* здесь объединил в себе упомянутые значения суффиксов *-ар* и *-ия*. В литературном языке, как и в большей части говорэв, существительные этого вида не отличаются большой распространенностью. Очень распространёнными они являются главным образом в одной части восточномакедонских говоров, где *-ария* наряду с суффиксами *-ица* и *-ачка*, или без них, входит в число найболее продуктивных суффиксов, например: *беларија* 'женщина с временным занятием беления полотна', *берарија*, *ѓлeдарија*, *копарија* и т. д.

Автор статьи останавливается и на образованиях с суффиксом *-арья* в говоре Галичника, например: *везарја*, *влачарја*, *нишарја* и пр., где *-арья* по своему значению вполне совпадает с упомянутым суффиксом *-ария*. А. Белич, между тем, считает, что суффикс *-арья* образован от *-ар* + *ья*, где первый обозначает лицо с данным ремеслом, а второй — работницу. Образования с суффиксом *-арья*, по его мнению, представляют параллелизм существительным на *-аля* и *-иля* (*grebenalja*, *dojilja* и т. д.) в остальных сербских говорах. Слабым местом его тезиса является, во-первых, то, что образования этого вида он берет изолированно от остальных македонских говоров и, во-вторых, связывает их с образованиями на *-аля* и *-иля* сербохорватского языка. Нельзя пренебрегать фактом, что подобные образования (на *-ария*), с тем же значением, встречаются, более или менее, и в остальных македонских говорах. По мнению автора статьи суффикс *-арья* восходит к *-ария*. Доказательством этого, кроме одинакового значения, служит то, что сочетание *ија* в некоторых говорах переходит в *ја*, например: *Буѓарја*; *Марја* . . .; *Малесја*; *ракја* и т. д.

Суффикс *-арья* в упомянутых образованиях по-другому объясняет проф. Р. Бошкович в своей диссертации. Он считает, что *-арья* возник от *-ар* + *-ьjи*, причём ссылается главным образом на отношение „*měsarь* = *měsar-ьji* = *měsara*". С таким объяснением нельзя согласиться по вышеупомянутым причинам.

Особое внимание в статье посвящается вопросу о том, каким образом при суффиксе *-ия* (*-ария*) развилась функция обозначения моции. Исходя из факта, что образования этого типа не являются старыми, с одной стороны, и что эта функция присуща главным образом греческому языку (гр. ἱέρεια : ἱερεύς, παπαδιὰ : παπὰς и т. д.), с другой, можно прийти к выводу, что суффикс *-ия* с этой функцией заимствован из греческого языка.



